Излегувањето на списанието е овозможено од материјалната поддршка на Фондот за издавачка дејност при Заедницата за научни дејности на СРМ

**СЛАВИСТИЧКИ СТУДИИ**

**СПИСАНИЕ ЗА РУСИСТИКА, ПОЛОНИСТИКА И БОХЕМИСТИКА**

Орган на Катедрата за источнословенски и западнословенски јазици и книжевности при Филолошкиот факултет на Универзитетот „Кирил и Методиј“ во Скопје

Год. IV—V 1984—1985 Скопје

СЛАВИСТИЧКИ СТУДИИ БР. 4—5

## СОДРЖИНА

УДК 929:[378.124.2(497.17):885+82.091

# ПО ПОВОД ШЕЕСЕТГОДИШНИНАТА НА Д-Р ВЕРА ЈАНЕВА-СТОЈАНОВИЌ

Д-р Вера Јанева-Стојановиќ е истакната личност на македонската бохемистика и виден научен работник во областа на славистиката и компаративната книжевна наука.



Родена е на 23. VIII. 1923 година. Основното училиште и гимназијата ги завршува во Скопје. Од 1946—1950 студира на Филозофскиот факултет во Белград, на групата славистика, со специјализација чешки јазик и литература. По завршените студии се враќа во Скопје каде што е избрана за асистент на Филозофскиот факултет, на новоотворената група за славистика. Во текот на 1956/57 година се наоѓа на специјализација во Прага и се усовршува во областа на поновата чешка книжевност кај проф. Карел Крејчи и проф. Франтишек Бурианек. Поради семејни причини извесно време престојува во странство, но подоцна се враќа на своето работно место како лектор по чешки јазик.

Успешно ја продолжува својата наставна и научна дејност и ја пријавува тезата „Карел Чапек и експресионизмот" која што ја одбранува во 1971 година. Истата година избрана е за доцент по предметот чешки јазик и литература, а во 1976 година и за вонреден професор по истиот предмет. Д-р Вера Јанева-Стојановиќ даде несомнен придонес во формирањето и работата на Катедрата за општа и компаративна книжевност која беше основана во 1980 година. Таа беше член на матичната комисија што го подготви елаборатот за оваа група, а од 1980 година, избрана е и за редовен професор по предметот општа и компаративна книжевност на истата.

Голем е придонесот на д-р Вера Јанева-Стојановиќ во поставувањето на темелите на македонската бохемистика, како во наставно-педагошката, така и во стручно-научната смисла. Поради објективни околности таа беше задолжена уште како асистент да ја изведува редовната настава од чешки јазик, а од изборот за доцент и наставата по чешка литература. Цели три децении, со помали прекини, таа континуирано сама ја изведува наставата по двата предмети со што даде несомнен придонес како на групата за славистика, така и пошироко. Со еднаква совесност и педагошка ангажираност таа ја изведуваше наставата од матичниот предмет Општа и компаративна книжевност на групата на која ги помина последните години од својот работен стаж.

Стручната и научната дејност на д-р Вера Јанева-Стојановиќ започнува уште во 50-те години, но таа е особено изразита во последнава деценија. Несомнен е нејзиниот придонес остварен со докторската дисертација за Чапек и експресионизмот во која веќе беше видлив нејзиниот методолошки пристап, обликуван врз позитивните традиции на чешката структурална школа (Јан Мукаржовски) и неговото доближување до современите онтолошко ориентирани марксистички критички концепти. Тоа најдобро го илустрира нејзината книга „Метафори на отуѓувањето" (1982) која претставува синтеза на многугодишните истражувања во сферата на чешката, словачката и светската книжевност со темелна теоретска основа и компаративното проучување на македонски и пошироко југословенски автори и теми во европскиот книжевен контекст.

Неодминлив е и придонесот што д-р Вера Јанева-Стојановиќ го има дадено и во областа на откривањето на македонско-чехословачките книжевни и културни врски во XIX и XX век. Во овој домен таа има дадено повеќе трудови, а не може да се одмине ни нејзиниот удел во доближувањето на чехословачката книжевност кај нас со редица преводи (Карел Чапек, Јиржи Волкер, Франтишек Халас и др.)

Забележливо е и учеството на д-р Вера Јанева-Стојановиќ на научните средби и конгреси како во земјата, така и во странство. Со свои реферати таа настапила на неколку југословенски и меѓународни славистички конгреси, како и на IX Меѓународен конгрес на светската компаративистика во Инсбрук, 1979 година.

Честитајќи ѝ го на нашата почитувана колешка 60-годишниот јубилеј, ѝ посакуваме добро здравје и уште многу години плодна творечка работа.

Од редакцијата

УДК 016 : [378.124.2 (497.17) : 885+82

Донка РОУС

# БИБЛИОГРАФИЈА

## НА ТРУДОВИ НА ПРОФ. Д-Р ВЕРА ЈАНЕВА-СТОЈАНОВИЌ

1955

1. Книжевното дело на Карел Чапек, Млада литература, 1955/V, бр. 5, стр. 65—77.
2. Експресионизам во чешката проза, Млада литература, 1955/IV, бр. 6, стр. 5—13.

*преводи:*

3. Атентат, од Карел Чапек, Млада литература, 1955/V, бр. 5, стр. 58—62.

1956

4. Јан Неруда (есеј), Млад борец, 9—III—1956, XI, 6.

*преводи:*

5. Франтишек Ксавер Шалда, Критика со патос и инспирација“, Разгледи, 29. I. 1956, III, 3 (55)

1957

*преводи:*

6 Чешкиот критичар Франтишек Ксавер Шалда, Млада литератури, 1957/ 1957/VII, бр. 10, стр. 94—107.

7. Франтишек Ксавер Шалда, „Поетот и општеството“, Млада литература, ди, 1957.

1958

8. Франтишек Ксавер Шалда, Нешто за модерната критика, Разгледи, 7 и 20. IV. 1958, V, 7 и 8

1960

9. Предговор кон книгата „Одбрани раскази“ од Карел Чапек, „Кочо Рацин“, Скопје, 1960.

*преводи*

10. Одбрани раскази, од Карел Чапек, „Кочо Рацин", Скопје 1960.

1963

11. Поговор кон книгата „Ромео, Јулија и темнината" од Јан Отченашек, „Кочо Рацин", Скопје 1963.
12. Неколку моменти во развојот на современата чешка проза, Современост, 1963/XIII, бр. 1, стр. 68—84.

*преводи*

13. Јан Отченашек, „Ромео, Јулија и темнината", „Кочо Рацин", Скопје 1963.

1965

14. Франц Кафка во рамките на своето време, Разгледи, 1964—65/VIII, бр. 5, стр. 473—485.

*преводи*

15. Хаек Јиржи, За одговорноста на критиката, Современост, 1965/XV, бр. 8, стр. 477—481.
16. Кветослав Хватик, Местото на авангардните струења во чешката култура, Разгледи, 1965—67/VIII, бр. 1, стр. 70—78.

1968

17. Македонистиката на Карловиот универзитет во Прага, Нова Македонија, 17. I. 1968.
18. Односот на народноста кон уметноста во интерпретација на Франтишек Ксавер Шалда, Современост, 1968/XV, бр. 9—10, стр. 769—774.
19. Поезијата во служба на човекот (есеј за модерниот чешки поет Витеслав Незвал по повод десетгодишнината од смртта на поетот). Нова Македонија, 26. V. 1968.
20. Проблемот на вистината во делата на Карел Чапек, Современост, 1968/XVIII, бр. 4, стр. 356—372.
21. По трагите на младата словачка проза, Стремеж, 1968.
22. Од лириката на Мирослав Флоријан, емитувана на Радио Скопје, 1968.

1969

23. Илузија и стварност, Стремеж, 1969, 2, стр. 109—114.
24. Визијата на човекот во механизираниот свет, Годишен зборник на Филозофскиот факултет, кн. бр. 22, 1969, стр. 453—476.

*преводи*

25. Милан Кундера „Шега" — роман, НИП „Нова Македонија", Скопје, 1969.

1972

26. Јозеф Холечек и македонската народна песна, За македонцките работи, 15. II. 1972.

27. Македонското народно творештво во чешката фолклористика, Современост, 1972/XXII, 1—2, стр. 88—103.
28. Функцијата на описот во романот „Шега" од Милан Кундера, реферат поднесен на Југословенскиот конгрес на слависти во Белград 1972.

1973

29. Карел Чапек и експресионизмот — експозе од докторската дисертација Годишен зборник на Филолошкиот факултет, Скопје, кн. 23, 1973, стр. 41-—419.
30. Описот на „Шега" од Милан Кундера, Годишен зборник на Филолошкиот факултет, Скопје, кн. 23, 1973, стр. 271—280.
31. Ин мемориам, Јозеф Курц, Беше речиси неповторливо, Нова Македонија, 5. I. 1973.
32. Една значајна студија за односот на Божена Њемцова кон Јужните Словени, Литературен збор, 1973/XX. бр. 1, стр. 93—95.
33. Чешката поезија во светот, Нова Македонија, 4. II. 1973.
34. Од семејната кореспонденција на Карл Маркс, Редакција и коментари на В. Јанева-Стојановиќ, библ. Современост, 1973.

*преводи*

35. Современата словачка поезија (есеј), Нова Македонија, 30. IX. 1973.

1974

36. Јиржи Волкер, поет на пролетерскиот сон, Современост, 1974/XXIV, бр. 4, стр. 342—349.
37. Категорија на времето во романот „Обичен живот" од Карел Чапек, Годишен зборник на Филолошкиот факултет, Скопје, кн. 26, 1974, стр. 367—385.
38. За новата книга на Иван Доровски, Чешките земји и Балканот (чешко-македонските односи и македонско-чешките односи) Брно, 1972, сп. Историја, Скопје, 1974/X, бр. 2, стр. 527—530.

1975

39. Се сеќаваме на вас (по повод објавената книга на Иван Доровски Чешките земји и Балканот), Вечер, 11. I. 1975.
40. Осциларното движење на поетската имагинација, (по повод седумдесетгодишнината од раѓањето на чешкиот писател Франтишек Халас), Современост, 1975/XXV, бр. 1—2, стр. 107—111.
41. Чапек Јозеф )1887—1947), Стремеж (1975/XIX, 2—3, стр. 157—160.
42. Спецификата на уметничкото познавање на Карел Чапек во романот „Кракатит", Годишен зборник на Филолошкиот факултет во Скопје, кн. 1, стр. 175—184.

*преводи*

43. Чапек Јозеф, „Оние што одат во Ахеронт", Стремеж, 1975/XIX, бр. 2—3, стр. 161—169.

1976

44. Словачката лиризирана проза во интерпретација на Јан Штевчек, Современост, 1976/XXVI, бр. 4—5, стр. 289—292.
45. Комунионизмот како чапековска варијанта на експресионизмот, Славистички студии, 1976/I, стр. 69—76.
46. Ацо Караманов на чешки, Нова Македонија, 12. XII, 1976.
47. Жанровиот аспект на романот „Големата вода" од Живко Чинго, Годишен зборник на Филолошкиот факултет во Скопје, кн. II, 1976, стр. 117—144.
48. Поетиката на Живко Чинго во „Големата вода", реферат поднесен на Југословенскиот славистички конгрес, Загреб 1977.

1977

49. Прозата на Винцент Шикула како лирска мелодија и дијалог, Современост, 1977/XXVII, бр. 1, стр. 76—86.

1978

50. Поезијата на Витеслав Незвал како израз на вечното човеково неспокојство, Современост, 1979/XXIX, бр. 19, стр. 88—95.
51. Постојан судир со долгата апокалипса, Нова Македонија, 24. XII. 1978.
52. Поетиката на Карел Чапек, Литературен збор, 1978/II, бр. 2, стр. 85—105.
53. Функцијата на митот во романот „Големата вода" од Живко Чинго, Годишен зборник на Филолошкиот факултет во Скопје, кн. 4, 1978, стр. 143—155.
54. Лиризираната проза на Живко Чинго, реферат поднесен на Меѓународниот славистички конгрес одржан во 1978 во Загреб—Љубљана.
55. Митот во „Голема вода" од Живко Чинго, реферат поднесен на Научната дискусија на Летниот семинар за македонски јазик ,литература и култура во Охрид, 1978.

*преводи*

56. Чапек Карел, „Антолошки избор", (во превот на Вера Јанева—Стојановиќ и Донка Роус), Култура, 1978.
57. Рацин Кочо: „Biele svitania" (превод на словачки В. Јанева—Стојановиќ, Донка Роус и Станислава Шурлежаноска), едиција, Драма, Скопје 1978.

1979

58. Поемата „Старите жени" од Франтишек Халас, Славистички студии, Скопје, 1979/II, стр. 61—70.
59. Блесокот на универзалното, Нова Македонија, 23. XII. 1979 (по повод антолошкото претставување на поезијата од Славко Јанески во Прага, ЧССР).

60. La fonction du mythe dans le roman „La grand l'eao" de Živko Čingo реферат поднесен на IX. интернационален конгрес на компаративисти во Инсбург, 1979.

61. Рецепцијата на браќата Миладиновци во Чешка, реферат поднесен на Научната дискусија на Летниот семинар за македонски јазик, литература и култура во Охрид, 1979.

1980

62. Жива присутност (по повод објавениот антолошки избор од Славко Јанески во Прага), Вечер, 11. II. 1980.

63. Мико Франтишек и неговото идејно функционално сфаќање на уметничкиот стил, Современост, 1980/XXX, бр. 3—4, стр. 68—72.

64. Идејата и литературната стратегија на „Тутуноберачите" од Кочо Рацин, Современост, 1980/XXX, бр. 8—9, стр. 3—9.

65. Избор од десет раскази приготвени како циклус под наслов: Модерен чехословачки расказ за литературниот прилог на Радио Скопје II програма (кон секој расказ е приложен увод со коментар), 1980.

66. Директно и индиректно вреднување во литературниот текст (анализа врз расказот „Татко" од Живко Чинго-, реферат поднесен на Научната дискусија на Летниот семинар за македонски јазик, литератури и култура во Охрид, 1980.

67. Тема и израз у приповеци „Летовање ан југу" Иве Андрића, реферат поднесен на Меѓународниот собир посветен на делото на Иво Аннриќ, Белград. 1980.

1981

68. Тема и израз во „Летовање на југ" од Иво Андриќ, дадена во печат за Годишниот зборник на Филолошкиот факултет во Скопје за кн. 7, 1981.

69. Le déscription dans la prose lyriseė macédonienne, реферат поднесен на Меѓународниот симпозиум на компаративисти одржан во Охрид, 1981.

70. Шолохов на македонски, излагање на РТ—Скопје (по повод појавувањето на интегралното дело на Михаил Шолохов во Македонија), 1981

1982

71. Архетиповите на гревот во античката и во современата литература, Тематски циклус емитуван на Радио Скопје III, програма во мај и јуни 1982.

72. Метафори на отуѓувањето, Македонска книга, 1982.

1983

73. Наратолошките особености во „Доживувањата на добриот војник Швејк', Современост, 1983/XXV, бр. 10, стр. 26—36.

74. Виталната творечка димензија, (по повод сто години од раѓањето на Јарослав Хашек) Нова Македонија, 30. X. 1983.

75. Литерарната комуникација во интерпретација на Франтишек Мико, прилог емитуван на Радио Скопје III програма, 21. XII. 1983.

1984

76. Осврт кон дејноста на кабинетот за литературната комуникација при Педагошкиот факултет во Нитра, прилог емитуван на Радио Скопје III програма на 2. III. 1984.
77. Тематски циклус за експресионизмот во четири прилога, Радио Скопје III програма, јуни 1984.

*преводи*

78. Мико Франтишек, Граници на лирскиот текст, емитувано на Радио Скопје III. програма на 4. II. 1984.
79. Тибор Жилка: Алузијата во литературната комуникација, емитувано на Радио Скопје III. програма на 24. II. 1984.
80. Ѓуришин Диониз, Специфичните општости на словенските литератри, емитувано на Радио Скопје III. програма на 2. III. 1984.
81. Мико Франтишек, Епиката и лириката во системот на книжевностите, емитувано на Радио Скопје III. програма на 16. III. 1984.

**ЛИТЕРАТУРА** УДК 886. 6 — 3. 01

Вера ЈАНЕВА-СТОЈАНОВИЌ

# КОМУНИКАЦИОНИОТ АСПЕКТ НА ОПИСОТ ВО МАКЕДОНСКАТА ЛИРИЗИРАНА ПРОЗА

Категоријата на описот во последново време зазема се повиден простор во теориските рефлексии на видните литерарни и лингвистички теоретичари. Во бројните и плодни дискусии, кои на описот му посветуваат посебно внимание се покажува како едноставна и мошне комотна традиционалната дефиниција дека описот е склон да ги претставува предметите и ликовите додека раскажувањето се зафаќа со настани и дејствија. Еден од најубедливите претставници кој ја оповргнува оваа веќе превазидена дистинкција, Жерар Женет[1] забележува дека „претставувањето на дејствието е од описен домен". За функционирањето на описот во литерарниот текст и неговата улога во поимниот апарат на комуникативната ситуација се повикуваме на трудовите на веќе спомнатиот Женет, Филип Амон,[2] Еберхарт Лемарт,[3] Јуриј Лотман,[4] Франтишек Мико,[5] Карел Хаузенблас,[6] Ролан Барт,[7] Жан Рикарду,[8] Александар Дуцу.[9]
Текстуалните единства наречени „дескриптивни" во контекстот на наративниот текст имаат своја исклучително важна кому-

---

[1] Gérard Genette, Figures II, Paris, Edition du Seuil, 1964, p. 55;

[2] Philippe Hamon, Qu'est — ce qu'une déscription? Poétique 1972;

[3] Eberhard Lämmert, Bauformen des Erzählens, Stuttgart, 1968;

[4] J. M. Lotman, Struktura umetničkog teksta, Nolit, Bgd. 1976;

[5] Fr. Miko, Text a stỳl, Smena, Bratislava, 1970;

[6] Karel Hausanblas, Vỳstabva jazykovych projevu a styl, UK, Praha, 1972;

[7] Roland Barthes, Communications 1968 (Un effet du reel);

[8] Jean Ricadou, Le nouveau roman, Paris, Ed. du Seuil, 1973;

[9] Alexandar Dutu, Funkcija na imaginarnite simboli vo narativniot tekst, referat, čitan na Komparatističkata sredba vo Ohrid, 1981;

никативна димензија и токму врз тој комуникативен акт е концентриран приложениов оглед со посебен осврт кон прозата на тројца македонски писатели: Живко Чинго, Јован Стрезовски и Влада Урошевиќ. Теориските рефлексии се концентрирани и конкретизирани врз делата: „Големата вода", „Светопроклето" и „Ноќниот пајтон". Сите три примери претставуваат жанр на лиризирана проза во која се остварува среќен слој од два антиподски начина на изразување: поезија и проза.

Во еден таков стил — жанр, дескриптивниот говор не се организира според надворешен модел чиј синтагматски континуитет не би можел да репродуцира специјална симултаност, туку според семантичките врски на сличност или контраст од една, и допирливост, од друга страна. Интересно е да се согледа впечатокот на реалното и верноста кон опишуваниот предмет како се адаптираат тие кон визијата на авторите и каков е нивниот дескриптивен систем. Суштинскиот момент се однесува на тензијата меѓу барањето верност кон реалното и нивната сопствена визија на светот, што е дел од естетикат фна лиризираната проза и автореференцијалното функционирање во уметничкото дело. Оваа тензија се наоѓа во еден дуел меѓу желбата да се види се и способноста да се впие реалниот детал и да се даде една синтеза врз која лежи литерарниот текст. Овие односи од делови и целина го поставуваат описот како поетски момент, како облик на поетска содржина, но исто така и како лингвистички производ, кој има свој говор, свој контекст, кој може да влијае врз содржината и да и даде смисла.

Сугестивниот опис на просторот во романот „Големата вода" од Живко Чинго во својата семантичка конструкција е многу експресивен и во својот амблематичен говор претставува извонредна синтеза меѓу опишувачкиот предмет и идејата. Како таков тој ги стилизира појавите во просторот кои се манифестираат во мотивската структура и именувањето. Од аспектот на комуникативната ситуација тој условува различни функции на јазикот: емотивна, денотативна, конативна, метагазичка и поетска. Значењето и зборовите, кое често е скриено", го актуелизира својот семантички потенцијал. Описот станува автономна, независна структура, која ги содржи сите компоненти во својата текстуална екстензија. Тој станува ентитет и како таков поседува сила и значење со поголеми естетски компетенции. Описот е, всушност, една когнитивна операција на раскажувачот, која ситуирана врз хоризонталната оска е во позиција на откривање и како таква погодна да функционира како дискурзивна катафора, која најавува еден определен персонифициран простор и човечка присутност:

„Насекаде наоколу беа вода и ѕвезди.

Милиони ѕвезди, проклет да бидам. Од нивниот благ оган како да се потпалуваше целото пространство, па чиниш насекаде светкаат, трепeрат. Слегле во водата, пловат. Во еден час сета вода и сиот брег почна да пламти, зелено, сино, — со глас на човек почна да се довикува, да не мами. Можеби измислувам, можеби тоа беа само тивки, темни бранови, но тој глас беше вистина. Можеби тоа беше зелениот дух на водата, што знаевме — неми, стутулени еден крај друг, седевме на највисоката карпа. Во сон, во магија". (Големата вода, стр. 123).

Големата вода во субјективната визија на едно селско, полно со витализам дете, со инстиктивни сетилни и етички реакции станува простор создаден од етерична бестежинска супстанца, која се разлева во сите правци. Низ неа во силни бранови се шират чувствата во својата бесконечност. Под магичното дејствување на водата се освојува и времето на загубеното, безгрижно детство, се освојува напуштениот, загубениот простор. Времето на копнежот и времето на неговата заситеност се слеваат во една распламтена сегашност. Се будат чувствата и ја предизвикуваат оваа слика:

„Гледавме како се губи снегот од родните полиња, се враќавме дома, проклет да бидам. На портата еден мил лик со големи, многу длабоки очи, сини, чисти, најубави очи не пречекува. О, мил боже, еден бран личи на Сентерлевиот рид." (Гол. в., стр. 124).

Тоталитетот на историјата на „Големата вода" е распореден од Чинго во моменти на својата темпорализација (минато — сегашност) и просторност (крајезерскиот брег, Сентерлевиот рид и домот). Наративните шеми од времето поминато во домот и во природата се појавуваат како синтагматски прочистени и парадигматски опонентни една на друга. На оваа временска сегментација следи еден рез истовремено временски и просторен, кој е во тесна корелација со главните учесници во нарацијата: децата во домот и нивните воспитувачи. Просторот во кој се лоцира раскажувањето е циркуларно и симетрично: оваа симетрија е функционално присутна, за да истакнат поизразно трансформациите на внесените содржини во просторно временските координати. Релациите помеѓу местата и актерите, помеѓу топонимите и антропонимите се наративно значењски. Просторот во домот е простор на осаменост, отуѓеност раздвоеност, просторот во пленерот е место на спојување, социјабилност:

Ѕидот беше околу наоколу домот, како смок притаен. Ќе те гушне ли, ќе те завитка со опашот и тогаш ти нема спас. О боже, тие ужасни, црни изутрини крај тој ѕид! Глуви. Секоја изутрина чиниш изедува по едно дете." (Гол. в. стр. 23).

Дескрипцијата во „Големата вода“ е ослободување од епска тема и облик на поетска содржина. Тој е репродуктивна лирика во која беглото настроение на мигот се фиксира во своето мигновено движење. Визијата на водата евоцира настроение, а нејзиниот опис станува компонента на естетската структура, симултан јазички и тематски контраст, насочен кон интеграл од максимална семантичка интензивност. Во него се соединуваат емотивниот и интелектуалниот елемент. Како таков, тој се оддалечува од екстензивна епика и се доближува до епифанија. Ги надминува границите на обичното живеење се поместува во лирски рамнини, за да стане субјективен еквивалент на совладувањето на нерешените конфликти. Описот станува просторно проширена симболистичка и длабока лирска формула. Еберхарт Лемерт[10] ги истакнува карактеристиките на романескниот опис, кои акцентирани и систематизирани, се присутни и во романот на Чинго. Лемерт го издвелува описот од другите начини на претставување (нарација, сцени, коментари и др.) и му признава извесни основни и конститутивни карактеристики: „Описот“, вели тој, „е присутен во една перспектива според која раскажувачот најмногу му се доближува на опишуваниот предмет. Тука раскажувачот го сопира текот на времето, сегашниот миг се обезвременува во претставувањето и оваа близина има последица да го засили до максимум ефектот на сликата“. Ние го разбираме зборот „слика“ во смисла на Кајзер, како затворен опис, кој веднаш предизвикува илузија. Обезвременоста и корелативното отсуство на движењето се негови карактеристики. Поради ова тој е извонредно прифатлив да служи како потпирач на симболот, како во поезијата така и во наративната литература. Она што поминува во лет на посебните настани, се поетизира и обезвременува во значенска рефлексија“. Преку двојниот аспект на дескрипцијата: споредба/конфронтација, Чинго создава вербален аналогон на сликата на светот, при што создава една метафоричка кореспонденција со читателот укажувајќи му на односот слика—збор.

Во Чинговиот опис симболички се изразени постоењето и конфигурацијата на навестуваните настани, настроенијата на смислата што ја имаат тие за раскажувачот, кој е во траекторијата на лиризираната проза: раскажувач + лирски субјект = епско—лирски субјект. Токму преку оваа траекторија се експонира и егзистира симултано субјективната детензија предизвикана од причината. Описот ја нема онаа традиционална ретардистичка функција, туку станува содржина на слика, дериват на епика. Процесот на лиризацијата укажува на лирско-субјективната јатка на Чинговата проза. Витализмот и динамиз-

[10] E. Lämmet, op. cit. S. 88.

мот се претставени преку траекторијата од три естетски состојби:

1. Лирскиот опис, претставен како лиризирана естетска состојба во која се конфронтираат двата првобитни елемента: внатрешното чувство и чистото сетилно доживување. Преку нив, преку субјективната детензија се решава индивидуална конфликтност од претчувствуваната фрустрација;

2. Естетската состојба е претставена како комплексно чувство на еуфорично блаженство, но и како очајнички страв, тескоба пред претчувството содржано во епскиот дел;

3. Лиризираниот опис е аспект на субјективна детензија спротивставена на апсолутно очекуваната фрустрација. Оваа детензија условува развој на максимална естетска иритација. На овој начин естетската вредност се појавува во текстот како интимна компонента на неговата структура, како функција на таа структура. Описот е поетска содржина, која има решавачка улога во референцијалната сфера.

Текстот на Стрезовски е пишуван во трето лице, што го засилува ефектот на објективност. Неговиот опис кој се заснова првенствено на субјектот, во однос на пејзажот, служи како мотивација и раздвижување на нарацијата. Сликите на сликарот Столпник ја стимулираат инвенцијата на раскажувачот со цел да ни го раскаже до најситни детали животот на жителите од селото Водец, ситуирано на брегот од езерото. На тој начин тој инсистира врз временската димензија и го поставува својот говор во просторот на оваа повеќеслојна темпоралност. Романот „Свето-проклето“ ја заснова својата комплексност, токму на тие различни временски рамнини. Една од најчестите теми на неговите дескрипции е темата на променливоста и поминливоста на егзистенцијата, апсурдноста на војните, уште позасилена со трагичната судбина на Македонецот да војува и гине за туѓа слобода. Раскажувањето се одвива во хашековска атмосфера, со што и дескрипцијата станува интегрален дел од идеолошката визија на авторот и извршува важна функција на мотивација во наративната синтакса. Инсистирајќи врз причините за дијаспората Стрезовски ја истакнува и потврдува приврзаноста на македонскиот човек за својата почва. Едно поглавје во книгата носи наслов: „Мотив, Блосоени врби“. Метафоричкиот говор на описот добива пролептичка вредност. Опишуваните предмети не се само изразни, ами имаат моќ на идејна определба на едно убедување, еден аксиом:

Крајезерските врби да ги благословил господ: растат со корењата згора над земјата, како прсти од раширени педи, како корали разметкани на сите страни, впуштајќи се најмногу кон езерото, пикајќи ги во него ситните главички на своите завршоци и не делејќи се од него како цицалчиња од мајка си;

оние коренчиња што се од друга страна и што не достасуваат до езерото, се нуркаат во сувата песок, се извиткуваат како црви, и така во грч умираат и се сушат; покревките при згазнување пукаат, се кршат а поцврстите се превиткуваат, се опираат, се чипчат, чиниш некоја невидлива сила им дава моќ и им го крепи животот". (Свето-проклето, с. 34).

Антропоморфизираниот опис е остварен со номинални и вербални структури. Присуството на поредбеното „како" е значајно, зашто ова „како" се заснова врз структурата — присутност / отсутност, — која го обележува својот конотативен сигнанс, свртен кон подлабокото единство на човековата егзистенција. Споредбите помагаат по еден подиректен пат да се досегне интеракцијата меѓу различните рамнини и одмерениот скок во однос на семот, кој ослободен од контролата на сигнансот, условува раскажувачот да му ја открие на читателот својата визија на лексикализираниот свет со едно вреднување, претставено веќе во самото мото на романот, кое е всушност еден извадок, една гнома од „Упанишадата". Споредбата содржи имплицитна метонимија, соединувајќи ги причините и последицата и при тоа воспоставувајќи еквивалентност во специјалниот допир меѓу природата и луѓето. На овој начин се досега единството на сигнансот/ сигнатумот на повисока инстанца.

Дескриптивните секвенци на пејсажот се претставени кај Стрезовски како еден комплекс од антипотски простори, според термините на Курциус[11] locus amoenus што ја динамизира нарацијата, внесувајќи различни визии и изградувајќи на тој начин еден посложен однос спрема стварноста. Пејзажот претставен како locus amoenus е остваруван со ботаничка точност. Лексемите произлегуваат од најдлабоките слоеви на македонскиот народен говор. Со силата на својата перцепција и со точноста со која се врзува за реалното, Стрезовски создава пејзажи, кои се врежуваат во свеста на читателот како визуализиран и доживеан од сопствено искуство. Со исклучителна предиспозиција кон темните бои Стрезовски го негува повеќе пејзажот како locus horridus. За пример го наведуваме зимскиот мотив:

„. . . Врнеше снегот со денови, со недели, со месеци и затрупа се: сите патишта низ селото, сите дворови и бавчи, сите куќи. Луѓето беа постојано со лопатите в раце: ги чистеа деноноќно покривите од куќите и плевните, ринеа и правеа патишта деноноќно; но и снегот врнеше деноноќно; како да беше заинатен и скаран господ со луѓето; тие фрлај и расчистувај го снегот — тој фрлај друг. Многу од плевните и кералите испопаднаа, а добитокот луѓето го префрлија во куќите, во одаитe

[11] E. R. Curtius, La littérature européenne et le Moyen Age, Paris 1954, p. 226;

и спиеја заедно со него..." И уште еден пример: „Во тој снежен потоп луѓето најмногу се плашеа од смртта и се плашеа да не им се затрупат и оџаците со снег па да се задушат, да не може чадот да излегува, да не може воздух да влезе; кога ќе им се вдадеше, ќе подизлезеа надвор и ќе го исчистеа снегот што ги затвораше прозорците за да влезе во куќата светлина и воздух. Чистејќи го снегот, луѓето личеа на кртови кои ријат, а не се гледаат. Луѓето деноноќно ги лепеа лицата на прозорците како фрески и гледаа во снегот што непрестајно паѓаше молејќи го господа да запре.

Само крајезерските куќи, оние што беа цапнати во езерото, беа ослободени од ова снежно заточение. Рибарите шетаа со чуновите по езерото и не можеа да се изначудат и да им поверуваат на своите очи дека селото го нема. Ги гледаа крстовите над снегот и се ежавеа". (Свето-проклето, стр. 162—163).

Во овие дескриптивни секвенци, претставени во најтемни и возбудливи бои е создадена целосна слика на природната упорност со гест растреперен и морничав. Во една сукцесивност се истакнати вистински артистичното и вистински реалното. Генеричкиот код — селото и дескриптивниот код — селото под снежниот потоп се реализирани како структури на имигинарното, во кои Стрезовски со минуциозна опсервација и естетска супериорност ја доведува дескрипцијата до степен, во кој е спроведена магичната операција на евокативната инвенција.

„Ноќниот пајтон" е амбиентиран во урбан простор, а самиот простор е изразен во специјален говор, кој го конотира местото на реминисценции и ни нуди своевиден начин на перцепција, која се појавува како враќање на чувствата од минатото. Пејзажот од детството преобликуван од сеќавањето почнува да го претставува детството на душата, споменот кој се врзува за евоцираните места, за првите доживеани сензации — ситуирани во фантастички рамки. Просторот е поставен на тематски план на самата значењска градба. Просторната „стилизација" и просторните тематски елементи го засилуваат содржинскиот контекст.

Темата на сеќавањето се артикулира според принципите на литерарната фантастика при што се спроведува едно враќање во минатото преку медиумот на дескрипцијата како едно враќање на претходното „јас", кое според бергсоновската формула се реализира како „меѓусебно динамичко проникнување на настаните". Заснован наполно врз ретроспекција расказот „Ноќниот пајтон" обработува еден динамичен тип на интеракција временска. На граматичка рамнина тој е проектиран како игра на сегашното и минатото несвршено време. Првиот и последниот пасаж, како пасажи — клучеви, пасажи — пораки се артикулирани во сегашно време, инаку нарацијата се одвива

во минато несвршено. На тематски план таа игра се одвива според еден необичен тип, којшто не би можел да биде осознаен од традиционалната оптика. Информациите што ни ги нуди текстот се оддалечуваат од рационалното, свесното. Во чудесната врска помеѓу мигот и времето доживувања со ноќниот пајтон делуваат како онирички катализатор при кој се открива градот на детството во некакво чудесно движење и во некаков динамизам од потсвесни асоцијаци.

Во трагање по оние светли, изделени фокусни точки од сеќавањето Урошевиќ го спиритуализира објектот на пајтонот, за кого се врзани спомени со сетилно доживување. Објектот пак предизвикува итен повик по продолжување на сетилното доживување, по проникнување во таинствената внатрешност на предметот. Од самиот почеток на расказот тој е претставен во антропоморфни црти:

„Оддалеку, во тесната улица, тој прилегаше на голема црна пеперуга: ги нишаше големите кожни крилја, мрдаше со необичните украси како пипала, одвај чујно ѕвонеше. Неговиот од беше смешен: по нерамната калдрма тој одеше како да гази по јајца, се нишаше несмасно, се пореваше, пловеше. Улицата беше облеана со зеленикава, студена месечина: се беше на дофат од рака а сепак недофатливо, сите нешта беа удвоени со своите бледи сенки а изедначени во бледилото со нив". (Ноќниот пајтон, стр. 50).

Кон надворешната перцепција на пајтонот се придружува впечатокот и доживувањето на ниво на израз: поетот открива метафора. Сетилниот предмет: ноќниот пајтон предизвикува асоцијација: хотелот „Лисабон" и стои со него во цврста метафоричка корелација, во една можна екевивалентност.

Самата текстуална конструкција на дескрипцијата ни дозволува да ги досегнеме првите артикулации на значењскиот универзум и да бидеме во спој со клучните настани — реални соодветни на фигуративната структура, изведени од раскажувачот и претставени во семиотичен квадрат во термини:

Ноќниот пајтон и неговата визија на месечевата светлина таинствениот хотел „Лисабон" потонат во ноќта. Зборот „пајтон" во определена литерарна ситуација во расказот означува творечка алузивна метафора, а тоа значи дека пајтонот станува сигнанс на друг денотат. Првиот систем носи во себе асоцијативна компонента, со што се зголемува обемот на информацијата, т.е. конотационата вредност на знакот. Информацијата меѓутоа не е директна, затоа што описот кај Урошевиќ одбива да биде едноставна кореспонденција. Описот го развива она што е скриено под називот. Описот го развива текстот придушувајќи ја референцијалната компонента и истакнувајќи ја литерарната. Тој е во релација но истовремено и во тензија со

комуникативниот акт. Во него се потенцирани семантичките елементи со зголемена иконичност (метафори, метонимии) со што тој се здобива со литерарно — комуникативна и литерарно—метакомуникативна енергија со својата „можна смисла“.

Резимирајќи ги претходните анализи ни се наложува заклучокот дека при обидот да откриеме сèопшта (модална) идентификација на супстанцијалниот карактер и функција на описот и начинот на неговата егзистенција во наративниот текст, трите литературни примери се всушност три начини на дескрипција. Првиот е заснован врз интуиција, претчувство на настани и функционира како детензија од претчувствувани фрустрации: тој ја условува лиризацијата на прозата и има своја предочувачка вредност; вториот ја стимулира интервенцијата на раскажувачот за да проникне во драмата на ликовите и опишуваните предмети; третиот е дескрипција на предмети во еден неопределено структуриран топос, во еден метапростор со пореметена логика на времето реалиите. Дескрипцијата тука служи како творечка метафора, која му дава значење на дејствието во сеќавање и истовремено го предизвикува обликувајќи целосен тематски блок. Временските мотиви, пак, кои се во трите примери трансформирани во просторни слики, сижејно мотивирани како спомени на хипостазирано детство или различно симболизирани, условуваат да се проникне во областа на симболично-идејната интерпретација на сликите како специфичен начин на поетско изразување. Во таквиот поетски израз дескрипцијата се појавува како еден ентитет, кој има свој сопствен јазик, свој сопствен контекст, со кој ја зголемува својата семантичка сила, ја поетизира прозата и ја потврдува својата функционална егзистенција во неа.

Вера Јанева-Стојановиќ

УДК 882—31.09

Миливој СОЛАР

# СУДБИНА РОМАНА У *МАЈСТОРУ И МАРГАРИТИ* МИХАИЛА БУЛГАКОВА

## 1.

Када је на крају Булгаковљева романа *Мајстор и Маргарита* Воландова дружина напустила Москву, остале су само гласине које су још неко вријеме изазивале — како то већ бива — различите коментаре, а онда се полако све заборавило. Десиле су се додуше неке промјене „у животима оних који су настрадали због Воланда и њему блиских", промјене које су биле — каже приповједач — „ситне и безначајне", али их „ипак треба забиљежити"[1]. Те промјене нису се тицале главних актера романа: Мајстор и његова Маргарита „нашли су свој мир", Берлиоз је био мртав, Понције Пилат, Јешуа Ха-Нокри и Леви Матеј заборављени, а Воланд, Коровјев и остали врагови кренуше ваљда у други град и нове пустоловине. Само је један лик романа доживео промјену која не само да није била ситна и безначајна — као што то иронично каже приповједач — него је била таква да његову улогу чини можда пресудном за разумјевање смисла цијелог романа. Тај је лик Иван Николајевић Понирјов, односно пјесник Бездомни, који је, након свега што му се догодило, напустио онакво пјесништво каквом се желио посветити, који је постао сурадником Института за повијест и филозофију, и који је једини дословно преживјели учесник догађаја што збиљски измијенише његову судбину. Ти догађаји једино су његов живот промијенили у самој основи јер су се урезали као неизбрисиво искуство не само у његову свијест него и у његову подсвијест, односно у његову цјеловиту егзистенцију.

Бездомни није један од главних ликова романа *Мајстор и Маргарита.* Премда је њему у једној од четири темељне при-

[1] Mihail Bulgakov: *Majstor i Margarita,* prevela Vida Flaker, Zagreb, 1980, str. 415.

че у роману посвећена велика улога, његов је карактер свакако мање изразит и слабије наглашен у карактеризацији од карактера Мајстора, Маргарите, Јешуа, Пилата или Воланда. Пјесник Бездомни је редовно суговорник у разговору, „пратилац" и коментатор који додуше није изван збивања, али који редовно није ни покретач акција, осим у потјери за Воландом која га је довела у лудницу гдје и опет бијаше само слушалац и пасивни суговорник Мајстору. Бездомни је тако нека врста посредника између свију оштро раздијелених скупина ликова, између оних свакодневних и оних изузетних ликова,[2] међу којима постоји само опрека међусобног неразумијевања што непрестано осцилира између отворене мржње и мање или више доброхотног презира. У почетку романа он стога очито спада у „табор" Мајсторових противника, али га касније искуство сусрета са самим врагом потиче да постане Мајсторов слушалац, да би на крају романа једино он збиљски, у стварном свијету, сачувао искуство Мајсторовог романа јер га је управо оно измијенило, наравно уз претпоставку да је искуство Мајсторовог романа о Јешуи и Пилату заправо оно исто искуство које је на други начин „утјеловљено" у Воланду и његовој дружини. Бездомни је тако једина права „публика" Мајсторова романа; он је слушалац, односно читалац, који тек на крају може разумјети што Мајсторов роман заправо значи, а то што Мајсторов роман значи може разумјети тек након тога што је доживео нека изванредна искуства, таква искуства за каква је наравно унапријед морао бити некако способан, али која се „без врага" никада не би могла доиста и остварити.

Дакако, овдје одмах ваља напоменути да је и Маргарита Мајсторова „публика": та она заправо и љуби Мајстора прије свега као мајстора-умјетника. Она, дакле, итекако зна да је Мајстор изузетан умјетник и она његов роман може и мора разумјети. Па, зашто онда Мајстору њено разумијевање није довољно, зашто га егзистенцијално „погађа" непризнавање критичара, кад је већ унапријед имао признање Маргарите, признање које значи безувјетну подршку и максимално разумијевање вриједности његова рада? — Очито зато што Мајстор зна да Маргаритина животна подршка и разумијевање који су довољни за живот, ипак нису довољни за „живот" самог романа односно умјетности, а њему је као „мајстору" управо до тог живота пресудно стало, он томе мора жртвовати чак и животну срећу у љубави. Мајстор тако зна да је Маргаритино разумијевање његове умјетности посљедица љубави, да та љу-

[2] О тој подјели ликова усп. студију Миливоја Јовановића, *Utopija Mihaila Bulgakova,* Beograd, 1975.

бав иначе може бити у сваком погледу готово свемоћна, али да она сама собом не може осигурати „опстанак романа“. Његов роман, прави роман као умјетност, наиме, може живјети једино ако га нетко разумије управо и једино као роман, односно као умјетност; разумијевање из љубави је неопходно да би роман настао, али је за његов даљи „живот“, за његово признање као умјетности, начелно бескорисно. Маргарита је тако увјет да роман уопће може бити написан; она штовише може „спасити“ Мајстора, али је њена улога у судбини збиљског живота романа тима завршена. Снага њене љубави и конзистенција њене личности стога је чине изузетним карактером, но она се „исцрпљује“ у властитој аутентичности сврхе за коју се бесповратно одлучила. Баш због те аутентичности властитог карактера Маргарита се не може мијењати нити може „посредовати“ између романа и свијета; она напросто не припада том збиљском свијету свакидашњице којем је роман намијењен.

Мијењати се такођер не може ни сам Мајстор. Он не може ништа учинити да његов роман добије праву публику, такву публику која би му осигурала збиљски живот што га умјетност има једино ако има оних који је разумију управо као умјетност. Мајстор може роман само написати и за то му је потребна подршка и уважавање оних који га разумију јер га воле као мајстора. Једном написани роман он не може тумачити јер он је, пишући тај роман, рекао све што има и може рећи, па га управо зато неразумијевање ужасава: оно, наиме, доноси спознају узалудности, па чак и сумњу у властиту стваралачку моћ која се потврђује само у признању начелно осјећајно незаинтересираних. Мајстор је тако подложан тек једној једииној промјени: стваралачко одушевљење може код њега пријећи у очајање јер обоје припадају његовој неизмјењивој, као и у случају Маргарите аутентичној одлуци да се живи искључиво „због романа“, баш као што Маргарита живи искључиво „због Мајстора“.

И Мајстор и Маргарита добивају тиме митске димензије конзистентних ликова и баш због тога се они могу лако разумјети с Воландом, а због тога они и на свој начин, као карактери оцртани одређеним начином карактеризације, „одговарају“ и Пилату и Јешуи у Мајсторовом роману, односно у уметнутом роману унутар *Мајстора и Маргарите*. Пилат, Јешуа и Воланд припадају уједно легенди, па им и она даје димензије које су на свој начин аналогне димензијама Мајстора и Маргарите у свакидашњици. Само Бездомни нема никаквих митских димензија, па у Мајсторовом роману њему донекле одговара једино Леви Матеј, који додуше, с једне стране, одговара и Маргарити коју Мајстор у неку руку може имати као „предложак“, али, с друге стране он одговара само Бездомном јер и по самој ле-

генди има улогу „посредника", онога тко је Јешуу волио и разумио премда није био „његова кова".

Промјена која се догодила Бездомном тако је једина промјена у карактерима романа *Мајстора и Маргарита* и она се доиста чини „ситном и безначајном" у димензијама дјеловања митских ликова, али како се она јавља управо у збиљском свијету оштро оцртаних протусловља, ваља се запитати: како је таква промјена уопће могућа?

Роман *Мајстор и Маргарита* не изграђује се дакако на тезама, али и сама сложеност његове композиције (испреплетени ток два заправо независна романа од којих први има, опет, три релативно одвојиве фабуларне линије) захтијева нека чврста упоришта која повезују често сасвим лабаво „уланчене" низове у сустав аналогија. Таква су упоришта прије свега чврсто фиксирани карактери, односно нека јасно оцртана егзистенцијална стајалишта и на њима засновани непромјењиви односи. Међусобно „увјеравање", што ће рећи сваки разговор, свака истинска комуникација, тако је могућа једино унутар група одговарајућих типова: Маргарита може разумјети не само Мајстора него и Воланда, па чак и Азазела нпр. јер је и он „мајстор гађања",[3] али она може само мрзити Мајсторове критичаре. Врагови, опет, могу разумјети и Мајстора и Маргариту, али се могу само ругати, презирати па чак и мучити људе свакодневице. Ти људи свакодневице пак не могу разумјети ни Мајстора ни Маргариту, баш као што не могу разумјети ни врагове; они досљедно не признају право на постојање како Воланду тако ни Мајстору. Ако, стога, у тако зацртаном свијету оштрих супротности постоји схваћање романа, односно умјетности, које заступа нпр. Берлиоз, онда је очито да то схваћање не могу поколебати никакве квалитете Мајсторова романа. Мајстор сам, ни уз помоћ Маргарите, не може утјецати на разумијевање оних с којима нема никакве комуникације, па је тиме, с тог аспекта гледано, судбина Мајсторовог романа, а тиме и сваког романа као умјетничког дјела, унапријед запечаћена. Но, ни пјесник Бездомни сам по себи, у природним околностима властитог живота, не може разумјети ни Мајстора ни његов роман. Бездомни наравно бијаше надарен за „писање"; књижевност је била његов унутарњи позив, али он не може писати другачије но што га уче да пише они који знају више од њега. Ако је „свијет" који описује роман *Мајстор и Маргарита* сведен барем у једном аспекту, у аспекту односа према роману односно умјетности, на двије опречне тезе: на потребу педагошке дјелатности унутар већ утврђених истина, с једне, и на потребу откривања истине, с друге стране, сваки је „помак" у схваћању једне личности

---

[3] Усп. у наведеном пријеводу стр. 302.

начелно немогућ. Супротна стајалишта не могу ући у дијалог који би допуштао увјеравање јер се она међусобно искључују, а свако је од њих довољно обухватно да без разумијевања и супротно гледиште у себе укључује. Бездомни тако напросто „природно" није могао бити „уведен" у Мајсторово схваћање: цјелокупни његов одгој и његово књижевно образовање заувијек га морају чврсто држати „на страни" Берлиоза.

Тако долазимо до основног проблема Булгаковљевог романа, проблема који дакако у том роману није изведен у облику питања које би се поставило дискурзивном мишљењу, него је изведен — ако тако можемо рећи — у облику одговора који једино може изазвати даља питања. Када је традиција једног разумијевања романа тако јака да безувјетно оспорава другачије разумијевање, судбину романа у свијету више ништа „природно" не може промијенити. Промјена мора тако бити не-природна. Ако се она доиста догоди, то не може бити „без врага", како би се рекло у свакодневном говору. Булгаков је стога и у том смислу поступио у складу с техником која на разини стила и иначе прожима *Мајстора и Маргариту:* он је дословно описао боравак врага у Москви јер се „без врага" она „ситна и безначајна" промјена у карактеру Бездомног, она промјена која једина даје наду да роман опстане као умјетност, напросто није могла ни замислити.

## 2.

Боравак самог Врага у Москви изазвао је многе згоде и незгоде, али се у стварном животу Московљана ништа није промијенило: „враголије" бијаху овако или онако протумачене, да би их на крају заборавили сви осим Бездомнога. Зашто је онда сотона почастио Москву својим особним присуством? Или ако хоћемо питати то исто из нешто другачијег угла промагтрања: зашто су Булгакову у роману били потребни управо прави и живи врагови?

Воланд је додуше помогао Мајстору, али му је помогао само на тај начин што је у неком смислу с а ч у в а о његов рукопис. Мајстору није тако била потребна вражја помоћ да свој роман напише, нити је он такву помоћ тражио; он стога није дословно Фауст и само се одбљесци обраде легенде о Фаусту могу назријети у Булгаковљевом роману.[4] Могло би се тако рећи да је Воланд помогао заправо једино Маргарити коју је, уосталом, и изабрао за краљицу својег годишњег плеса, али је и Маргарита пристала да буде вјештицом једино због Мајсто-

[4] Усп. о томе расправу Иване Вулетић *Tema Fausta u Bulgakovljevom romanu „Majstor i Margarita"* у часопису Delo, Beograd 1981, br. 5, str. 70—81.

Czajkowski nie zawsze rozumiał różnice jakie zachodziły pomiędzy polskim i serbskim lub bułgarskim punktem widzenia. Podobnie jak i Czartoryski propagował nie realną ideę zbliżenia z Turcją. Nie zdawał sobie sprawy że na Bałkanach odgrywało to państwo taką samą rolę jak mocarstwa rozbiorowe wobec Polski. Stąd założenie takie **nie** mogło przynosić popularności poczynaniom późniejszego Sadyka-Paszy, będac słabą stroną dyplomacji księcia Adama w tym rejonie Europy.

Zgodnie jednak z oceną historii wschodnia agencja kierowana przez Czajkowskiego, jej działalność, odegrała pozytywną rolę w samookreślaniu się narodów słowiańskich na Bąłkanach, ich usamodzielnianiu. To ostatnie dotyczy szczególnie Serbii. Utopijność poglądów Czajkowskiego była rezultatem zbytniego wyizolowania przez niego problematyki bałkańskiej z całokształtu zagadnień europejskich. Ujawniło to się niedocenianiem roli Rosji carskiej i jej planów ekspansji. Hotel Lambert zbyt dużą wagę przykładał do sojuszu z mocarstwami zachodnimi. W konsekwencji tego i dla Czajkowskiego państwa te, a szczególnie Francja stanowiły oparcie. Autor ,,Kirdżalego" zbyt późno zdał sobie sprawę, że Czartoryski jest jedynie narzędziem w rekach swich protektorów. Z drugije jednak strony podkreślić należy, że aktywność dyplomatyczna tego obozu w dużej mierze przyczyniła się zarówno do utrzymywania kwestii polskiej jak i bałkańskiej jako otwartą i wimagającą zainteresowania.

Stałe próby zjednoczeniowe podejmowane przez Czajkowskiego, wsięganie w te zagadnienia Turcji oraz francuskiej ambasady w Stambule czyniło z problematyki serbskiej jedno z centralnych zagadnień zabiegów dyplomacji europejskiej. I na tym odcinku mimo wszystkich nielogiczności i zakrętów ideologicznych rola wschodniej agencji oraz Czajkowskiego jako bezpośredniego jej kierownika musi być oceniona pozytywnie. Inna sprawa, że historia wniosła do jego przyszłościowych planów wiele korektur.

Działaność Czajkowskiego poprzedzająca Wiosnę Ludów oraz w roku 1848 przyniosła mu wiele rozgoryczeń. Tragicznym, końcowym akordem słowianofilskej drogi tego ,,Polaka o kozackim sercu", orędownika zjednoczenia bałkańskich Słowian stało się zarówno jego przejście na islam jak i samobójstwo popełnione 4 stycznia 1886 roku.

УДК 882—3.09 : 929

Димитар БОШКОВ

# УРБАНО И ИСТОРИСКО

## — за творештвото на Јуриј Трифонов —

Јуриј Трифонов /1925—1981/ е една од најзабележителните појави во најновата руска белетристика. Со своето обемно творештво тој ја задолжи руската проза и може слободно да се каже дека нејзиниот расцут во последните две децении, големата ренесанса што таа сега ја доживува, угледот со кој се има здобиено меѓу своите сонародници и читателите во странство, изменетата позиција на литературата во советското општество е, меѓу другото, заслуга и на Јуриј Трифонов. Оттука е разбирливо што неговата смрт /април 1981/, која беше и предвремена и сосема неочекувана, беше одбележана како голема и ненадоместива загуба за литературата и за културниот живот во Советскиот Сојуз во целина.

И тоа со право.

Јуриј Трифунов претставуваше водечка личност во тековите на современата советска и руска литература и тоа во онаа нејзина матица која е свртена кон животот на градот, кон современата урбана средина. Новите светови што во последниве децении литературата ги откриваше претежно на село, низ кои прозвучуваше нескриена носталгија по нешто што неповратно се губи од животот и природата — а кои од средината на шеесеттите години станаа исклучива преокупација на една бројна група талентирани и одважни писатели познати како „селани“ — не го привлекоа вниманието на Трифонов. Не затоа што Трифонов не ги споделуваше општествените, естетичките и етичките идеали на „селаните“, туку затоа што, непознавајќи го селото, овие идеали тој можеше најсигурно и најнепосредно да ги изрази во градскиот амбиент, преку прикажувањето на онаа средина од која потекнува и најблиску ја познава.

Животниот пат на Трифонов, како и кај други негови големи современици, минува преку корисната школа на секој-

дневната борба за квалификација и егзистенција. Роден во Москва 1925 година, по завршената десетолетка Јуриј Трифунов се вработува како бравар во една фабрика за авиони. Паралелно го уредува и фабричкиот весник, започнувајќи ја на овој начин својата писателска кариера. По војната ќе започне студии на Институтот за литература „Горки", а романот „Студенти" објавен 1950 година ќе го сврти вниманието на читателската публика и ќе му донесе еднодушни признанија. Во него Трифонов зборува за животот на студентите од првите години по војната кога изострените етички барања на носителите на товарот на војната се судираат со бедемите на култот на личноста (што е впрочем честа тема на повоената литература) рефлектирајќи се врз дискусиите, конфронтирањата, паѓањето на младешкиот ентузијазам, акцентираното сомневање а сето тоа на фонот на едно искрено настојување да се доживее, да се открие во мирот оној идеал со кој овие возрасни студенти за време на војната јуришале на смртта. За овој период од творештвото на Трифонов карактеристично е неговото отварање кон проблемите на животот. Тој создава широко поле на себеизразување каде авторското „јас" се определува: спрема далечното минало, спрема штотуку завршената војна и спрема тековниот живот со сите негови осознани и неосознани содржини. Во наредниот роман „Гаснење на жедта" ги зафаќа проблемите од областа на научно-техничкиот како и идеолошкиот и духовниот развиток. Делото истовремено сведочи за големата способност на авторот да проникнува длабоко во психологијата на ликовите при оформувањето на нивниот карактер. На животот на неговиот татко — учесник во Октомвриската револуција и граѓанската војна — посветен е романот „Одблесокот на логорскиот огон". Извесно време Трифонов ќе се сврти интензивно кон проблемите на современиот живот понирајќи длабоко во противречностите во општеството како целина и човекот како единка. При ова авторот нема да се повлече пред многустраноста на судирите што човекот како единка ги доживува во односите со другите единки и со општеството на поширок план. Ова е, всушност, најзрелиот период во творештвото на Трифонов кој ги опфаќа последните десетина години од неговиот живот, кога се објавени, меѓу другото, повестите „Размена", „Меѓубиланс" „Долга разделба", романот „Старецот" како и бројни раскази. Во овие дела авторот како да прави рекапитулација на сите проблеми што веќе ги имаше поставено во својата писателска практика. Надоврзувајќи се на традициите на руската класика, особено на творештвото на Чехов, чие влијание се чувствува најсилно, авторот ќе ги постави „основните прашања на социјалистичката етика и морал" — како е речено во еден предговор кон избор од неговите дела.

Овдека не може да се премолчи впечатокот што се добива при читањето делата од овој период: авторот како да сака да изрази едно сознание според кое механизмот на историскиот развиток, по сè изгледа, се движи во погрешна насока и човештвото наместо да се доближува до некоја своја цел — сè посилно се оддалечува од неа. Напоредно со ова навидело е и едно постепено но сигурно осиромашување на човекот кај кого се гаснат индивидуалните духовни потенцијали и творечки можности, при што тој е принижен до степен на најобичен ситен штраф во големата машина на општеството, — се поистоветува со материјата што ја обработува и предметот самиот што го произведува. Во овој процес човекот од цел се трансформира во предмет на развитокот и прогресот; наместо тој да го движи, да го носи и насочува, да го храни и исполнува со своја содржина, да ги втиснува во него своите идеали и стремежи развитокот си поигрува со него, го претвора во свој производ без неговите некогашни желби, без благородните чувства, без љубов, без идеали и без сè она со што тој некогаш бил човек. Авторот како да му сугерира на читателот размислување за тоа каде започнува овој погрешен пат на развитокот, кога е направен погрешен чекор и е избрана погрешната насока? И зар е сè и за секогаш изгубено? Овие прашања оставени во наследство од литературната традиција од 19 век, а кои во контекстот на нашето време добиваат застрашувачка тежина, поставени се во жижата на интересирањето во творештвото на Трифонов и пошироко во современата советска литература.

*

*   *

Од многуте присутни две теми му се посебно блиски на авторот и тие се — испреплетени и проникнати — вткаени како црвена нишка во целото негово литературно дело:

— човекот и неговото обесчовечување во услови на брз развиток на современата цивилизација и
— човекот и историјата или континуитетот на историјата и на историскиот развиток

Овие две теми и го групираат творештвото на Трифонов во два големи раздела: еден — којшто ги вклучува во себе неговите градски повести и раскази, лоцирани на московските улици и земени од животот на онаа социјална средина која ги исполнува овие улици, и друг — историските романи („Одблесок на логорскиот огон“ „Нестрпливост“ и „Старецот“) во кое авторот ни дава едно свое, иаку не сосема ново и непознато, видување на процесот на историскиот развиток. Но овие две линии на размислување, две сфери на авторовото восприемање

на животот не претставуваат и две паралелни прави во геометриска смисла туку „две гранки на дрвото што се напојува преку единствен коренов систем“, како што тој самиот вели.

Естетичкото сознание на Трифонов по својата фрирода ги обединува овие две линии во една единствена целина од проста причина што современата градска улица, менталитетот на човекот на современата цивилизација и историјата со нејзината традиција не се без некоја меѓусебна условеност и континуитет. Како негова сенка историјата го следи животот бидејќи таа не е нешто скаменето и оставено некаде настрана туку е присутна во секоја појава, во секоја манифестација на сегашноста. На овој принцип како да му е подредено сè она што е од животот на современа Москва и на московјаните пренесено во делата на Трифонов. „Врз секој човек лежи одблесок од историјата“ објаснува тој и додава дека „ништо во животот не исчезнува без трага“.

Затоа и не е случајно што обете овие линии — како историската, така и современата — се сретнуваат во романот „Старецот“ кој е изграден врз монтажа на епизоди од револуцијата и од сегашноста, врз еден впечатлив дослух на времињата. А дослухот на времињата е сознанието на современиците за историјата, за нивните претци, за дедовците на претците. Тоа е и онаа сознајна нишка што се пренесувала преку поколенијата како жива и неизбришива врска на времињата и на епохите.

Еден од јунаците на Трифонов размислува дека „човекот е нишка распната низ времето, најистончен нерв на историјата којшто може да биде отцепен и издвоен и по него да се определи многушто“.

По вакви нишки се пренесува животот од минатото во својот тоталитет, со многустраноста на неговото искуство и неговата порака за иднината. Авторот ја чувствува сложеноста на овие врски, можните недоразбирања при нивното објаснување, особено кога се настојува минатото да се вклучи корисно во современиот живот, да се користи како аргументација, како оправдание за одредени чекори во современоста. Еден друг јунак (од романот „Нестрпливост“) ќе рече: „Историјата на земјата е многужилен кабел и кога ние и кога ние извлекуваме само една жила... Не, така не оди! Вистината за времето — тоа е слиеност, сè заедно...“.

Животот — ниту сегашниов, ниту оној од минатото — никогаш не се состоел само од една, дури ни претежно од една содржина, поради што е ризично да се определуваат исклучиви доминанти како карактеристика на времето изминато. Романот „Нетрпеливост“ се однесува на осумдесеттите години од минатиот век кога во рускиот општествен живот доминираат,

дејствуваат народоволците кои со атентатот врз царот Александар II погрешно се надеваа да ги решат проблемите на заостанатоста на Русија. Меѓутоа, сугерира Трифонов, кога денес се размислува за ова време не смее тоа да се гледа само преку присуството на народоволците, преку нивните настојувања, нивните сакања, верувања, сомневања и заблуди, само преку убиството на царот, репресалиите врз интелигенцијата и т.н. Тоа би било еднострано. Погоре цитираниот јунак објаснува: „... Каква глупост! За вас осумдесеттите години се Клеточников, третиот оддел, бомбите, ловот на царот, а за мене — Островски, „Неволните“ во Малиот театар, Ермилова во улогата на Евлалија, садовски, Мутиљ... Да, да, да! Господи, како е сето тоа жестоко испреплетено-“

Неоспорно е дека историските теми во творештвото на Трифонов изразуваат сознание кое се спротивставува на едно депласирано кроење и преуредување на историјата во кое хируршкиот зафат грубо ги пресечува нејзините животни текови, го сопира пулсот на времињата и од многужилестиот кабел останува само една жила за пренесување на разновидните, богати пораки од минатото.

*
* *

Втората тема се однесува на засиленото духовно осиромашување на човекот во услови на особено забрзана динамика на живеење и досега невиден подем на материјалната сигурност на егзистенцијата. Во творештвото на Трифонов ова е повод за искрено, срдечно и носталгично размислување за некои вредности на животот што неповратно се губат и исчезнуваат и за она ситничаво и одбивно што нив ги заменува. Тоа е размислување за една појава која сè повеќе се одомаќинува во животот и која го насочува формирањето на карактерот на современиот човек. Сè поупорно во човекот се развива потрошувачки менталитет кој беспоштедно го истиснува творечкото и на негово место развива една виртуозна практичност која, како замена за творечкото, понудува смисла за комбинирање на конзумните добра. Заедно со творечкото оваа практичност ги истиснува и некои духовни содржини — онаа повисоката, нематеријалната смисла на живеењето. Ова понатаму доведува до промени во поведението на човекот, како и до корени трансформации во сфаќањето и во непосредната примена на моралот, кој веќе како поим има нови значења и се наоѓа во функција на некои практични цели. Сè поинтензивно навлегува сметката меѓу луѓето и поимите како сочувство, солидарност, долг, совест исчезнуваат како непотребен и неупотреблив баласт.

Драмата што овие процеси ја предизвикуваат во човекот како единка и во меѓучовечките односи на еден поширок план претставува една од основните творечки преокупации на Јуриј

Трифонов. Сосема природно оваа драма авторот ќе ја лоцира во рамките на човековата интима — во рамките на семејството, во меѓусебната поставеност на брачните партнери и на нивната најблиска средина. Бракот не ги изградува карактерот и личноста на човекот, меѓутоа тие во бракот ферментираат без однапред гарантиран конечен квалитет.

Една личност од повеста „Друг живот" ќе рече дека бракот „не е соединување на двајца, како што тоа обично се мисли туку соединување или судир на два клана, на два света. Се сретнале два система на космосот и се судираат до смрт, за навек. Кој кого? Кој за што? Кој со што?"

Во овој судир, засега повеќе успева и победува практичниот дух, поточно: ситно практичниот, поседничкиот или малограѓанскиот дух кој се реализира на еден индивидуален, егоистичен план. Случајот од повеста „Замена" е многу илустративен за оваа појава.

Дејството во повеста е збиено само во два дена во кои ќе се покажат резултатите од четиринаесгодишниот судир на два света, на два различни менталитета во брачниот живот на Димитар и Лена. Една вечер Лена неочекувано му предлага на својот сопруг неговата мајка да се пресели да живее со нив а тие да направат замена на нејзината самостојна соба и на својата соба (во која живеат со веќе поодрасната ќерка) за еден помал двособен стан. Ништо необично во предлогов, во толку повеќе што Димитар со години попусто ја молеше Лена мајка му да се пресели и да живее кај нив. Меѓутоа, овој пат предлогот на Лена болно го погодува Димитар по некоја незарасната рана во душата и токму овој ефект на предлогот произлегува од долгогодишната војна на двата света што со себе го носат Д. и Л. и, зад кои, во некаков клановски ред, стојат пошироките фамилии со нивните сфаќања на животот, на доброто и на злото, со нивниот традиционален однос кон појавите.

Димитар е погоден од мотивите, од моментот што Лена го избира за да излезе во пресрет на неговата дамнешна желба: во нејзиниот предлог Димитар чита чиста сметка и нечист план за тоа како може по скората смрт на мајка му да се поседува и нејзиниот стан. Димитар доживува тешка внатрешна драма на отпор, сомневање и беспомошност а на крај сепак ќе биде победен. Четиринаесетгодишната борба со Лена, и не само со неа, го чинат своето и тој резигнирано ќе ги предаде своите етички принципи, утешувајќи се од сознанието дека мирот и спокојството се најголемата вредност на животот и нема цена што е преголема за нив. Тој попушта пред Лена и се покорува пред потребата од сопствен мир. На крајот од повеста телеграфски кратко раскажувачот објаснува дека планот на Лена бил успешен и дека Димитар, преку чив грб тоа

сето е остварено, веќе со своите 37 години изгледа како старец: сед, пропаднат и внатрешно празен.

Во враќањата на минатото од страна на раскажувачот, во сеќавањата и внатрешните монолози на Димитар, во описот на нивниот семеен живот и условите во кои до сега протечувал можат да се согледаат основните причини на личниот пораз на Димитар. Две од нив се решавачки:

Димитар е свестен дека станот од мајка му тој треба да го добие ако сака да обезбеди барем минимум станбен простор за своето семејство. А Лена и не сака повеќе: да ги заменат двете поголеми соби само за еден „помал двособен стан". Тоа е повеќе од скромна желба. Овој социјален момент авторот го имал исто предвид кога во повеста одвојува простор да соопшти за незавидната станбена ситуација на семејството на Димитар, кој со многу напор и досетливост успева во единствената соба што ја имаат да одвои „самостојно катче" за ќерката Наташа во кое таа може „слободно" да работи и непречено да спие. Оваа ситуација е нешто како судбина, таа е посилна од Димитар и тој ѝ се покорува. Ова е присутно во сознанието и на сестрата на Димитар, која се повлекува предвреме во Сибир, а најсвесна е мајката во претсмртната постела која, само со еден дискретен прекор за сметка на попустливоста на синот, ја прифаќа понудата да се пресели кај него, иако веќе нема време тоа да го доживее.

Меѓутоа, овој социјален момент во творештвото на Трифонов игра, сосема споредна улога. Тоа не претставува димензија за проверка на човекот, тоа можеби воопшто не е димензија на човекот, во толку повеќе што човекот во оваа ситуација се наоѓа по силата на принуда додека себе си, својата суштина треба да ја бара зад пределот на принудата или ва способноста да се издигне над неа, да ја надрасне. Тогаш тој делува не по егзистенцијални или битови, туку по некои повисоки, метафизички принципи, во кои е вградена личноста и е изразен тоталитетот на нејзините етички и духовни заложби.

Гневниот одзив на Димитар на предлогот од Лена е всушност негова последна побуна против отсуството на виши принципи кај неговата сопруга пред и самиот наполно да се најде на нејзините позиции, па дури и да се претвори во механизам кој ќе ги реализира нејзините планови и комбинации. Со самото тоа смртната болест на мајката ги поставува вистинските размери во сооднос со кои ќе се измеруваат сите житејски планови и вистинските мотиви за постапките на личностите на повеста. И гледани од овој аспект побудите на Лена го откриваат не толку нејзиниот малограѓански карактер колку отсуството на минимум морален слух, нејзиното недочувствување,

нејзиното органско несфаќање вредноста на другиот човек и она што во него треба да се цени.

Повеста е, всушност, исцело посветена на оваа одбивна содржина на човековиот карактер и на неговата немоќ да се спротивстави и да ја спречи. Ова содржина обично се пројавува како прифатлива, таа полесно ги остварува ситните секојдневни радости, без поголеми напори го прави животот поубав и ги овозможува задоволствата на кои човек смета дека има право. Се дури еден ден, како што е случајот со Димитар, не го постави пред искушение да плукне и на последниот остаток од човечкото во себе. Во повеста е извонредно покажано постепеното паѓање на Димитар, неговото приближување кон „кланот" на Лена, на тие практични, спретни, паметни господари на тајните канали на живеењето коишто никогаш не пропаѓаат а секогаш успеваат да ги остварат своите желби, планови и комбинации. Според нивното презиме — Лукјанови — во советската критика изведен е зборот „лукјановштина" за означување на малограѓанскиот менталитет и зборот „олукјанување" како ознака за трансформацијата на човекот во малограѓанин.

УДК 886. 6-3. 09

Celina JUDA

# ČINGOWSKA WIZJA BOHATERA NIEPOKORNEGO

Proza macedońska od momentu swego zaistnienia jako fakt literacki wielokrotnie penetrowała obszar rzeczywistości ściśle związanej z okresem II wojny światowej, a co za tym idzie przemianami, które określa się terminem „Rewolucji". Naczelne jej hasła, już w pierwszych utworach były realizacją powszechnych odczuć. Opisywanie tego ponurego, zdehumanizowanego świata, pełnego gwałtu, przemocy, zbrodni i niebezpieczeństwa z jednej strony służyło przestrodze, potępieniu winnych, z drugiej zaś gloryfikacji określonych postaw, kanonu zasad moralnych, którymy kierowali się bohaterowie minionego okresu.

Bezpośrednio po zakończeniu II wojny, w nowych pod każdym względem warunkach, model literatury macedońskiej końca lat 40-tych i następnego dziesięciolecia podporządkowano kontynuacji lub odbudowie tradycji przedwojennej /poezja, dramat/ lub szybkiemu nadrabianiu zaległości i opóźnienia /proza/. Eksperimymenty, reakcja na zagraniczne nowości zostały odłożone na później. Sztuka, w ogóle, pełniła rolę służebną, pisarz na gorąco niemal notował, przelewał na papier własne doświadczenia zamieniwszy tylko jakiś rodzaj broni na papier i pióro.

Pokolenie pisarzy debiutujących w latach 60-tych, którego przedstawicielem jest Živko Čingo, przeżyło ostatnią wojne w szczególny sposób. Będąc dziećmi, nie mieli szans wzięcia czynnego udziału w walce z podwójnym okupantem, gnębiącym ich rodzinne ziemie. Na pewno jednak zetknęli się w kręgu najbliższych z ludźmi działającymi w ruchu oporu przygotowującymi grunt i podwaliny nowego modelu przyszłej niepodległej republiki. Dzieciństwo, upływające w świecie, który stał się nienormalny, niezrozumiały, a co najgorsze okrutny przyspieszyło okres dojrzewania przyszłych twórców i wielu z nich tworzyło trzon działaczy młodzieżowych, wdrażających założenia programom Rewolucji. W tych warunkach powstawały pierwsze teksty, będące często potrzebą chwili[1]. Oczywiście propozycje innego spojrzenia na dominującą tematykę /wojenno-rewolucyjną/ nie od razu, bezkrytycznie zostały przyjęte. W większości przypadków upowszechniły jednak pogląd, że zmiany są konieczne. Proces „odbrązawiania" pewnych schematów, sta-

---

[1] Makedonsko sovremeno literaturno tvoreštvo: Živko Čingo: korenite na Paskvelia.

wiania ważkich, kłopotliwych, niewygodnych pytań przeszły literatury wielu krajów. Równocześnie przekształceniu uległa forma wypowiedzi artystycznej, sposób opisywania minionej rzeczywistości, przełamał schematyczne konwencje myślowe, zburzył zastane prawdy, zaszczepił niepokój. Eksperyment padł na podatny grunt.

Dwie pozycje z twórczości Ž. Čingi wiążą się tematycznie z ostatnią wojną i okresem następującym bezpośrednio po niej. Mam na myśli „Paskvelię" i „Wielką wodę".

W zbiorze szkiców literackich „Proza z importu" Henryk Bereza tak komentował polski przekład debiutu prozatorskiego Čingi zbioru opowiadań „Paskvelia": „Ktoś, kto debiutował w prozie takim zbiorem opowiadań, jest bezspornie pisarzem utalentowanym, nie wie się jednak jeszcze, o jakiej miary talent chodzi". I rzeczywiście cykl jako dokonanie artystyczne był niespójny /cel w tym wypadku osięgają pisarze w pełni warsztatowo dojrzali i ukształtowani/ — można było prześledzić kilka koncepcji postaw autora wobec bohaterów np człowiek jako narzędzie rewolucji w ujęciu heroiczno-sentymentalnym lub też heroiczno-tragicznym, czy wreszcie groteskowo drwiącym. Być może tak obrana droga realizacji koncepcji artystycznej miała oznaczać ewolucję postawy i świadomości twórczej tym niemniej późniejsze utwory zaświadczałyby o tym, że był to raczej wynik skromnego doświadczenia i niepełnej dojrzałości warsztatu pisarskiego. W zbiorze opowiadań paskvelskich Čingo bardzo silnie uwydatnił swoje powiązania i fascynacje niepowtarzalnym i zamkniętym w sobie światem dzieciństwa i niespokojnych lat młodości, gdzie główny determinantem była wojna i rewolucja /upraszczając oczywiście to zagadnienie/. Nad takim rodzajem kreacji mogła zawisnąć groźba schematyzmu, ale debiutant miarą narzuconej sobie dyscypliny w osugdnym i surowym doborze środków artystycznego wyrazu obronił się przed niebezpieczną sytuacją.

Omawiany cykl był znaczącym etapem w rozwoju prozy macedońskiej. Mający swój odpowiednik u jalujś w konkretnej rzeczywistości, a jednocześnie fantastyczny i groteskowy mikrokosmos paskvelski realiziwał „macedońskość" na innym poziomie niż propozycje np Janevskiego czy Maleskiego. Egzotykę i anachronizm Čingo umijętnie włączył w wir współczesności by na takiej płaszczyźnie doprowadzić do różnorodnych sytuacji czasem wręcz absurdalnych i nieprawdopodobnych. Ta literatura zaszczepiła pewien niepokój, zaproponowała wiele odmian „heroizmu", nie wstydziła się zadawania kłopotliwych pytań, przede wszysktim zaś dążyła do przywrócenia jej „ludzkiego oblicza"[2] jak się wyraził sam autor.

Na następny ważny, znaczący utwór prozatorski tego autora, doskonalący i rozwijający doświadczenia cyklu „Paskvelskiego" przyszło czekać prawie 10 lat — mam na myśli „Wielką wodę" z 1974 r. Niewielka objętościowo ksiżeczka / liczy 162 strony/ powstawała stosunkowo długo, bo na przestrzeni pięciu lat między rokiem 1966 a 1971.

Nadrzędnym celem Čingi stają się zabiegi wykreowania takiego świata i egzystujących w nim behaterów /ludzi w konkretnych warunkach społecznych, w określonej kulturze, w danym momencie historii/, które pozwoliliby

[2] Op. cit.

obiektywnie rozliczyć półprawdy, legendy i sądy o postaciach funkcjonujących w powszechnej opinii jako zasłużeni, zahartowani w bojach wojennych partyzanci, przywódcy, oddani sprawie działacze. Obiektywne sądy pozwalają ujrzeć nam tych samych nieustraszonych herosów /w odmiennych już pokojowych warunkach/ pełnych słabości, niezdolnych do przystosowania się do nowej rzeczywistości, ciągle skłonnych odgrywać role przywódcze, co najgorsze nie dostrzegających, że sprzeniewierzają się głoszonym jeszcze niedawno szlachetnym hasłem.

W „Wielkiej wodzie" egzystują dwa światy — nadrzędny, tworzony przez mieszkańców sierocińca, nazwanego przekornie i nie mającego nieczego wspólnego z prawdziwym stanem rzeczy „Svetlost" i podrzędny, surowo zgodnie z bezkompromisowym spojrzeniem dzieci ocenianym, świat dorosłych.

Bohaterów tego pierwszego świata spotykamy wiosną 1946 r. gdy na terenie całej Macedonii władze przeprowadzają akcję umieszczenia wszystkich bezdomnych sierot w domach dziecka. Działanie władzy, przekonanej o zbawiennych skutkach przedsięwzięcia zostało przyjęte nie bez oporów i potraktowane przez naszych bohaterów jako zamach na ich wolność i prawo stanowienia o samych sobie: „nie bevme edna tažna talpa gladni i nečisti deca, bezdomni. Loši, crni, malecki gadovi, kako što ne vikaa dobrite vospituvači. Uloveni po gradinite, po šumite, po plevnite, po karpite, po golemiot sneg. Proklet da bidam, nie ne se davavme. Sigurno ne znaevme, deka ќe ne nosat vo dom, pod pokriv, vo krevet, deka ќe ni dadat toplo kafe so džem i parče leb, deka toa go pravat za naše dobro, za da ne zgrižat, i site tie smrdlivi raboti što do sitnica se predvideni so domskiot red. So zakon, proklet da bidam. Dobro toa, no nie pak ne se davavme, vi velam, cela taa prolet kako dzverinja ne łovea odredi dobrotvori od crveniot krst, odredi vospituvači i sekakvi lovci".

Bohaterowie Leme /równocześnie pełniący funkcję narratora/ i syn Kejtena Izaak są skonstruowani na zasadzie całkowitej opozycji. Stoją na przeciwległych krańcach kreowanego zamysłem autorskim świata. Leme niejako siłą rozpędu, nie majac szans wyboru, daje się wepchnąć w przestrzeń ograniczoną czterema ścianami domu, dodatkowo opasanego jeszcze szerokim murem. Izaak, od samego początku odważnie i bezkompromisowo, często z narażeniem życia, odcina się od ślepej wiary w nieakceptowane przez siebie autorytety, nie zamierza przyswoić sobie obcej, bo wynaturzonej ideologii /odbiegającej od pierwowzoru tak dalece, że aż stał się neirozpoznawalny/, a co najważniejsze konsekwentnym postępowaniem realizuje założony cel: spełnia się sen o wielkij wodzie — metaforze przyjaźni, radości, wolności, miłości. Charakter Leme zastał zdominowany przez uczucie strachu, instynktowny gest poniżanej osobowości ludzkiej. Strach jako ważny wyznacznik tego utworu rodzi agresję, wyzwala najgorsze reakcje nawet w małych dzieciach tworzących społeczność sierocińca. Jest też przyczyną szerzenia się donosicielstwa, lizusostwa, zdobywania przychylnych opinii w oczach wychowawców sposobami moralnie wątpliwymi. Doprowadza do pochopnych ocen drugiego człowieka. Zresztą jedynym uznawanym kryterium oceny bliźniego, jego postępowania w cingoskiej Wielkiej wodzie jest posiadana

przez każdego wychowanka charakterystyka: „Vo domot nikoj ne smeeše da ima svoja volja, svoi misli. Kolku toa ḱe se razbereše pobrgu, tolku stradaniata bea pomali, uspehot podobar. – Karakteristika odlična. Proklet da bidam, karakteristikata beše najvažna. Taa čoveka go praveše čovek, ili razbojnik“ /s. 40/ lub też „Samo da gi vidovte tie što imaa najdobra karakteristika! Proklet da bidam, tie koga bea redari, dežurni, nemaše togaš postrašno mesto od domot. O bože kako se ubivaa pred uprawata, pred vospituvačite, kako bezsramno lažea, kako podło izmisluvaa podkažuvaa, toa činam najmnogu ne goneše od toa mesto, toa predavstvo. Toa ne možeše poveće da go gleda Kejtenoviot sin, reče, jas moram da begam“. /s. 31/.

Świat dorosłych jest jak już wspomniałam niejako na uboczu, ale siła jego niebezpiecznego działania polega na nieustającej ingerencji w bezbronny, niesamodzielny przecież świat dzieci.

Charakter Aritona Jakovleskiego nazywanego przez wychowanków ojczulkiem /Używano tego zwrotu raczej z bojaźni niż szczególnej miłości/ został ukształtowany przez czasy, w których przyszło mu żyć. Wojna i partyzantka zdeterminowały jego postępowanie nawet wtedy, gdy stare metody nie spełniały już należytych funkcji, odbierały wiarygodność wcześniejszym zasługom. Najwłaściwszą w jego mniemaniu i stosowaną metodą wychowawczą było solidne lanie, po którym karany często tracił przytomność: „Tatence. . misleše so racete. I so desnata i so levata, no toj možeše da bide i pomisloven, ne ednaš se slučuvaše so dvete odednaš da proraboti“ /s. 36/. Ponieważ taki osąd byłby jednostronny /a jednoznaczności, prowadzącej do powstania czarnych lub białych charakterów Čingo uniknął /autor pozwala bohaterowi — narratorowi zastanawiać się nad motywacją takiego a nie innego zachowania „Možebi Ariton Jakovleski. . . — možebi toj nekogaš mečtael, se nadeval, možebi ljubel? Zar toa na krajot ne go uništi, proklet da bidam, taa ljubov. Skot da bidam, jas edno vreme i bogu i pred luđeto najludo se molev, i deneska toa go pravam, — koga mu se sudi na eden čovek kolku e toa vozmožno slepo da ne se gleda samo na eden deł od negoviot život, za što možebi toj samiot ne snosi nikakva vina“ /s. 34/.

Wychowawczyni Olivera Strezoska ze swim Pokazowym okrucieństwem to studium psychologiczne charakteru wynaturzonego człowieka, dysponującego niemal nieograniczoną władzą, sprawowaną ślepo, bezwzględnie rzekomo w imię jakiegoś wyższego celu: „Čudno beše toa suštestvo, imaše žensko ime, a so sigurnost može da se kaže deka ništo ubavo, nežno ne izviraše od nego. Znaeše do beskonečnost da izmisluva da sproveduva, da ispolnuva da realizira akcii. Proklet da bidam, tokmu toa a k c i i. Popravo kako umeeše taa da izmisluva, toa beše nešto osobeno spec. Neretko imeto i se spomenuvaše po referatite, dzidnite vesnici i lokalniot pečat. Drugarkata Olivera Strezoska se istaknuvaše kako primer za besklasnoto opštestwo, se kołnam“ /105/ lub też „Taa beše majstor za kazni, evtini, obični veḱe ne ja zadovoluvaa. . . Vo seto toa drugarakata Olivera baraše sodržina, smisla. /105/“.

Niekorzystna ocena świata dorosłych nabiera wiarygodności, gdyż zostaje wystawiona przez dzieci, które działają w sposób naiwnie otwarty nie upatrując w tym dla siebie żadniej korszyści: „Vo domot najmalku tri-

pati vo mesecot doaǵaa odgovorni drugari, dobrotvori, blagorodni luǵe... inspektori, pa zdravie i higiena, edni večno gladni luǵišta. Proklet da bidam so tovari pred niv moraa da redat koga ručaa. Dobro neka jadat, ne mi beše za hranata, site kradea. I vospituvači i učiteli, odred. Gi zamraziv i toa od se poveće vo domot, poradi nivnata krajna nečuvstvitelnost, licemernost, nesovesnost... Tie kolku bea umni i učeni, kolku iliadipati podobro da gi znaea novite zakoni i po niv najpravedno da se odnesuvaa, vo toa ne možea da imaat pravo po nikoj zakon,... kakvi luǵe možea da bidat, kakvo e nivnoto povedenie? O tie luǵišta higienisty?

Sympatię i szacunek, bezgraniczne zaufanie zaskarbia sobie wujaszek Lenten, gdyż w tych mrocznych, zimnych, obojętnych na los jednostki czasach zdobył się na okazanie, wręcz manifestowanie swych ojcowskich uczuć sierotom. Utwierdził dzieci w przekonaniu, że sen o wielkiej wodzie może się spełnić /w jego wypadku konsekwencje wojny kazały się tragiczne, mimo tego nie zatracił poczucia obowiązku wychowania młodego pokolenia zgodnie z nakazem sumienia, wbrew bezdusznym nakazom/.

Čingowskie widzenie człowieka zaprezentowane w „Wielkiej wodzie" znacznie odbiega od tego, które wcześniej spotkaliśmy w „Paskvelii". Udało sie autorowi to, do czego dążył i tylko połowicznie osiągnął w poprzednim utworze: ludzie swoją aktywnością zdeterminowali kształt otaczającego ich świata. Była to konkluzja wniosku, że jest to jedyna szansa ich przetrwania, obrony przed utratą najwyższych wartości: godności osobistej, tego co stanowi sens egzystencji w ogóle. Tym sposobem /mimo niewątpliwych porażek i wielu gorzkich doświadczeń/ cały trud okazał się rzeczywistym sukcesem. Bohaterowie zmienili się w zwykłych ludzi. Bohaterowie — wybitne jednostki stracili zaufanie i twórcy i czytelnika. Wprawdzie niektórzy krytycy dalej domagają się powieści z „prawdziwym" bohaterem w dodatku powiewającym określonym sztandardem: „vo pogolemiot broj makedonski romani sreḱavame luǵe voopšto, a ne junaci, polnokrvni, avtentični predstavnici na nacijata i opštestvenosta, junaci koišto cvrsto i otvoreno ḱe gi nosat vrvniot ideal i kriterium na egzistencija"[3] to wydaje się, że żadne wartościowe portrety tym sposobem nie mogą powstać. W rzeczywistości domagamy się od pisarza kreacji osobowych, nie odpowiada nam fikcyj nie poświadczona rzeczywistymi przeżyciami — doznań takich dostarczyć może sam autor, a nie przelana na papier wydumana fikcja.

Nieprzypadkowo więc ważne i dla pisarza i dla czytelnika książki związane są z powrotami do korzeni, tradycji z której wyrośli. Przyczyny tego stanu rzeczy zdają się tkwić w negacji przeciętności, chęci podkreślenia swej odmienności, wyjątkowości, ocalenia swej tożsamości. Poprzez podróż do samego siebie staje się inny, bardziej wiarygodny od jednolitej reszty. Čingo skrywając się za osobą bohatera — narratora nie miał zapewne zamiaru wyrażać jakiejś uniwersalnej prawdy o społeczeństwie skażonym piętnem pożogi wojennej ale raczej udokumentował wybór określonej postawy etycznej wobec ciągle jeszcze nie w pełni rozpoznanego, skomplikowanego świata.

[3] Петар Ширилов: Роман без јунак, јунак без бајрак. Современост 5/1977.

[4] Jerzy Jarzębski: Powieść jako autokreacja. Odra, kwiecień 1981.

Znalazł choć cząstkę prawdy unikając modelowych schematów, decydując się na faworyzowanie prywatności i zaufanie temu co najbardziej osobiste. Literacka relacja między światem i prawdą jednostki a tym co ponadindywidualne okazała się pozorna, fałszywa. Nie znaczy to, że powieść przestała się interesować współczesnym /lata ostatniej wojny wchodziłyby jeszcze w zakres tego pojęcia/ światem i człowiekiem w ogóle, ale też wiara w bezproblemowe nagięcie doświadczeń bohatera i umieszczenie ich w „wymodelowanej, uładzonej" rzeczywistości gdzieś załamała się.

Proza „bohaterska" zgodnie egzystowała z wielką rozbudowaną formą. Dominacja wielkiej epiki była raczej rezultatem wymogów stawianych twórcom przez założenia realizmu socjalistycznego, jak również wynikała z konieczności uzupełnienia w krótkym czasie braków o zakresie gatunku. Propozycje Čingi oscylują między formą opowiadania a małą powieścią „autokreacyjną" /termin użyty za J. Jarzębskim/. Sprawą niezwykle ważną wydaje się w tym miejscu uzmysłowienie faktu, że przewagę któtkiej formy epickiej nad innymi gatunkami prozy macedońskiej determinują następujące fakty: tradycja, krótkotrwałość procesu rozwoju prozy, jak i szczególne, ponowne zainteresowanie krótszą formą wyrazu artystycznego datującą się mniej więcej od początku lat 60-tych XXw. preferującą liryzację i fragmentaryczność opisywanego świata. Pogląd taki podziela A. Spasov w artykuie „Razvoj na literaturnite rodovi i vidovi vo sovremenata makedonska literatura". Narzuca się nieodparcie analogia do zjawisk zachodzących w rozwoju prozy i sytuacji krótkich form epickich w literaturach jugosłowiańskich i innych narodów bałkańskich. Źródła tego zjawiska można chyba upatrywać w przyspieszonym tempie rozwoju literatury macedońskiej, w jej nierozłącznym związku z folklorem, w socjologicznej genezie twórców, a także współczesnym odchodzeniem od postulatów i założeń kanonu realizmu socjalistycznego.

УДК 82.091 (079.5)
886.6 : 929 : 882 (091) (089.5)

# ДОСТОЕВСКИ И НОВАТА МАКЕДОНСКА КНИЖЕВНОСТ

Разговор-анкета на студентите од групата за Општа и компаративна книжевност на Филолошкиот факултет во Скопје со шесмина современи македонски прозаисти: Владо Малески, Бранко Пендовски, Димитар Солев, Симон Дракул, Бранко Варошлија и Живко Чинго.

Разговорите ги водеа студентите од групата за Општа и компаративна книжевност и истите беа обавени во почетокот на 1981 година во Скопје по повод на 100-годишнината од смртта на Достоевски.

## ВЛАДО МАЛЕСКИ

**1. Кога сте го читале Достоевски?**

Достоевски сум го читал некаде на своја 15—16 возраст и всушност тој таков впечаток ми оставил и такво влијание извршил врз мене во смисла да ја засакам литературата.

**2. На кој јазик сте ги читале делата?**

На српско-хрватски јазик.

**3. Дали одново сте се навраќале на неговите дела?**

Последен пат го читав минатото лето и во меѓувреме пак го прочитав Карамазови по незнам кој пат. Секогаш кога сакам да научам какви сè решенија се можни во фабулата, во соодносот на ликовите чувствувам потреба пак да го прочитам Достоевски зашто го сметам најголем мајстор на романот и воопшто во светската литература. Јас кога сум го читал првпат на млади години, сигурно не сум бил во состојба да ги разберам неговите медитации — христијански и православни, но она што

силно ме возбудувало, тоа било мајсторството на зборот со кој тој доловува една атмосфера на своето време, социјалните судрувања и особено психолошките состојби на неговите ликови.

**4. Кои дела од Достоевски сте ги читале?**

„Браќата Карамазови“ и „Злосторство и казна“ се тие кои најмногу ги препрочитувам, а тука се и „Селото Степанчиково“, „Бели ноќи“. Сигурно она што врвно го постигнал се Карамазови, барем според мене.

**5. Дали може да се зборува за некои негово влијание на вас?**

Јас сметам дека сум човек од таква ерупција, јас се занимавам со други теми од друго време. Јас сум читал и многу други писатели и веројатно постои некое влијание, но тоа влијание е далечно. Конечно и она што сум го апсорбирал во моето творештво не настанало исклучиво од мене туку тоа е во текот на самиот живот, преку самото читање не само на Достоевски и другите писатели туку и преку самиот разговор со колегите и општо со луѓето. Сигурно дека Достоевски нема многу големо влијание, барем мислам дека не може да се види влијание на Достоевски врз моето творештво и конечно сè она што е вредно е сопственост на сите нас.

**6. Дали сте пишувале или сте се искажале за Достоевски јавно?**

Не. Јас не сум познавач на Достоевски во смисла на негов аналитичар, јас го читам да ги задоволам сопствените потреби. Јас поинаку го читам.

Разговорот го водела
**Славица Илиовска**

## ДИМИТАР СОЛЕВ

Димитар Солев изјавил дека го читал Достоевски на 15 години — 1954 година и тоа на српски, бугарски и руски јазик. Од тогаш наваму постојано го препрочитува одново. Има прочитано сè од него, а најмногу му се допаѓаат расказите „Кротка“ и „Неточка Незванова“; „Браќата Карамазови“ и писмата — „Преписка“.

Она што најмногу го привлекло како писател кај Достоевски е многу опширно. Најважни особености се опишувањето на внатрешниот живот на ликовите, нивните недоразбирања со

другите луѓе и нивната трагика во судирот со животот. Достоевски влијаел сигурно на Солев, бидејќи многу млад го има читано, а и денес го препрочитува, но до која степен е изразено тоа влијание не може сам да каже — критиката треба тоа да го утврди. До сега нема ништо преведувано од него, нити има нешто пишувано за него.

Разговорот го водела
**Жана Дамевска**

## БРАНКО ПЕНДОВСКИ

**1. Кога сте го читале Достоевски?**

Тоа било во гимназија, прва или втора година. Тогаш сеуште не беше излезен преводот на македонски, така што јас ги читав делата на српскохрватски јазик.

**2. Кои дела сте ги читале и кои од нив ви оставиле најдлабок впечаток?**

Се разбира тоа беше „Злостор и казна". Можеби затоа што беше прво дело од Достоевски со кое се сретнав ми остана длабоко во сеќавање, посебно една сцена.

— Обвинителот шетајќи по ходникот низ подотворената врата го гледа Раскољников кој лежи. Во истиот момент и двајцата размислуваат еден за друг, иако се преправаат дека не се забележуваат.

Достоевски овде зборува за злото, кое во животот секогаш го прати доброто, односно стремежот кон доброто, кон среќата во животот неминовно доведува до чинење на злото.

Тоа се на некој начин дилемите меѓу доброто и злото. Тука е и казната, од која сите се плашат, па и Раскољников во еден момент.

Сите проблеми за кои зборува Достоевски во своите дела, го прателе и го пратат човекот и денес. Тој прави длабок засек во интимата на своите личности, прикажувајќи ги од поинаков агол, навлегувајќи во нивната длабока скриена психа, односно потсвест, во која се криjат можеби одговорите за човековите постапки, а толку често и за самиот човек.

Достоевски не се задоволува со површни описи, тој гради цврста форма, нему му е важна есенцијалната суштина на сите нешта. Користејќи ја потсвеста, тој ја оформува и осветлува преку внатрешните монолози толку карактеристички за него-

вите дела. Можеби е тука коренот на она што подоцна ќе го разработат подетално Џемс Џојс, Вирџинија Вулф — претставници на романот на потсвеста. Можеби е тука коренот и на криминалистичкиот роман. Сепак, тоа е Достоевски во кој секогаш ќе наоѓаме поткрепа и ново.

Не треба да ги заборавам и „Браќата Карамазови“ и се разбира „Кротка“.

**3. Дали некогаш ги препрочитувате делата на Достоевски?**

Се разбира дека тоа би било за мене големо задоволство, но во прашање е секогаш времето кое се повеќе ни недостасува.

**4. Кои особености во делата на Достоевски најмногу ве привлекуваат?**

Незадоволувањето со површни описи, навлегувањето во внатрешноста на личноста во нејзиниот свет, дијалектиката на човековите страдања, страдањето сфатено не како фатум, како судбина, туку во одредени општествени ситуации и како неминовна последица токму од тие ситуации и општествени услови, оној стремеж кон доброто но и неминовното чинење на злото во исто време, ерупцијата на личноста која ја чини поуверлива и поблиска и се разбира сите оние длабоко човечки вредности.

**5. Дали сте го преведувале Достоевски?**

Немам досега ништо преведувано од него.

**6. Дали сте пишувале нешто за него?**

Немам ништо пишувано.

**7. Дали може да се зборува за некакво влијание на Достоевски врз вашето творештво?**

Не го исклучувам влијанието, но можеби тоа е повеќе несвесно.

**8. Која музика според вас најдобро би одговарала на Достоевски?**

За мене тоа би била музиката на Бетовен.

**9. Дали еден роман добива или губи од својата вредност при драматизација или филмување?**

Голем број филмови и драми се снимени според познати романи, тука се разбира спаѓаат и романите на Достоевски. Сепак, за мене илузорно е да се изрази и достигне сета комплексност на едно дело, затоа читањето на делата е најприсниот и највреден допир со вредностите на тие дела.

**10. Кои се ваши најомилени писатели?**

Најнапред би го спомeнал најголемиот писател на XVI век Шекспир, потоа Чехов и Бекет.

Разговорот го водела

**Лидија Педевска**

## БРАНКО ВАРОШЛИЈА

**1. Кога сте го читале Достоевски?**

Не се сеќавам точно.

**2. Дали постојано го читате и дали го препрочитувате?**

Да.

**3. На кој јазик сте го читале?**

Тогаш го читав на српски, а денес на руски.

**4. Доли може да се зборува за влијанието на Достоевски врз вашето творештво и до која степен?**

Врз моето творештво нема никакво влијание, туку врз мене како човек има влијание.

**5. Кои негови дела можете да ги издвоите како најдобри дела и зошто?**

На прво место е „Демони" кое сум го превел, потоа „Браќа Карамазови", „Идиот", „Злостор и казна" поради страшното непристрасно и длабоко опсервирање на човекот и анализата што уследува како резултат на тие опсервирања и познавања. Секогаш ме нервирало и ми било туѓо набљудувањето на политичките аспекти на Достоевски, а секогаш постоеле ирелевантни аспекти.

**6. Кои особености на Достоевски како писател ви оставиле најдлабок впечатоки и зошто?**

Тоа е аналитичноста што со помош на ирационалниот пробив оди до неслучајни длабочини на човековата душа, човекољубивост и кога се работи за дефектите на човекот, повик против секаков вид насилство.

**7. Дали сте го преведувале?**

„Демони".

Разговорот го водела
**Елизабета Јегени**

## ЖИВКО ЧИНГО

**1. Кога сте го читале Достоевски?**

Првата средба со делото на Достоевски сум ја имал во најраната младост. По некои културно-уметнички смотри во Скопје како награда добивме еден вагон книги. Со малото вовче некако стигнаа во Охрид. Оваа работа им создаде големи главоболки на луѓето од месната власт и комитет. Бидејќи во сета таа работа доста активно учествував ми беше речено „прашањето да се реши без проблеми, кој ја замешал кашата — нека ја срка". Нејсе со варциските коли на татко ми, еден ден, книгите се најдоа дома. Меѓу другите книги ја сретнав и книгата на Достоевски „Записи од мртвиот дом". Со тогашните години и искуство не знам колку сум можел да разберам од прочитаното, но за една работа со сигурност се сеќавам — по прочитувањето на оваа книга доста се изгубив. Оваа книга доста негативно влијаеше на учењето.

**2. На кој јазик сте ги читале делата?**

На македонски, српскохрватски, бугарски и дел на руски јазик.

**3. Дали одново сте се навраќале на неговите дела?**

Да.

**4. Кои дела од Достоевски сте ги читале?**

Се она што сум го сретнал.

**5. Кои од нив ви оставиле впечаток?**

Сите.

К. Мисирков зборува за тоа дека тие функционирале во речта на оние генерации македонски интелектуалци што се школувале во Русија и што биле двојазични говорители како и авторот на „Македонцките работи". Меѓутоа, овие фразеологизми не поминале од ограничената сфера на индивидуалниот јазик во општонародниот, кој го претставува јадрото на јазикот без кое не се може. Тоа е секако и причина што тие не си нашле место во тритомниот Речник на македонскиот јазик издаден во Скопје 1961—66 г. Дури поедини фразеологизми и да се присутни во современиот јазик, нема никакви основи да тврдиме дека тие во него поминале благодарение на творечката дејност на К. Мисирков. Тоа што разгледаниве фразеологизми ги среќаваме кај овој автор сведочи за тоа дека тие функционирале во македонскиот јазик во еден период и дава увид за можните правци за развитокот на македонскиот литературен јазик, кога тој развиток би бил класичен и кога сферата на употребата на јазикот во минатото не би била толку ограничена.

УДК 808. 66-561 . 5 : 808. 2 — 561. 5

Марија Најческа-Сидоровска

# НЕПОТПОЛНИ И ЕЛИПТИЧНИ РЕЧЕНИЧИ

## (Руско-македонска паралела)

Прашањето за непотполните и елиптичните реченици во македонската јазична литература досега скоро воопшто не е обработено. Затоа, зафаќајќи се со овој осврт во кој ќе се обидеме да направиме кратка анализа на овој ти п реченици во македонскиот јазик, споредувајќи ги со соодветниот тип реченици во рускиот, едновремено се надеваме дека ќе побудиме интерес и за други, поисцрпни анализи на ова поле.

1. Речениците во кои главен или второстепен дел не е застапен, затоа што е јасно за која лексичка единица се работи од контекстот или говорната ситуација, се нарекуваат непотполни[1]. Во таквите реченици се изоставува подметот или прирокот, или некој второстепен дел на реченицата, која инаку, ако не ни доаѓа на помош контекстот или ситуацијата, не би ја извршувала потполно својата информативна функција што во дадениот момент ѝ е наменета, не би ни давала завршена информација. А вака, контекстот или ситуацијата ја отклонуваат можноста за нејасност на изложеното, така што и појавувањето на непотполни реченици е наполно сврзано со законитостите на градбата на текстот. Во одделни реченици се изоставува подметот, во други предметот и прирокот; притоа прирокот се изоставува целосно, ако е глаголски, или делумно, ако е именски. Ќе укажеме на еден таков пример на изоставување на прирокот и некои други компоненти.

1. Ќе ми донесеш нишан од обата. Од Доста од косата, од Илка од некое алиште, парталче (С. Попов)

Втората и третата реченица се непотполни, како што од примерот се гледа; тука е испуштен не само прирокот-глагол ќе *донесеш*, но исто така и директниот објект *нишан* и индиректниот *ми*.

[1] Види за ова прашање: Н. С. Валгина, Синтаксис, „Высшая школа, Москва, 1978.

2. Седеше во дворот и длабоко дишеше, длабоко како пијан од мирис на тревје (Б. Павловски)

И во овој пример во втората реченица е испуштен прирокот *дишеше*.

3. ... почнува она шуш-муш слатко шепотење, најтаинствениот говор меѓу живите и мртвите (Ж. Чинго)

Во последниов пример е испуштен вториот глагол *почнува* во втората реченица, кој би можел да се внесе зад запирката, за да биде реченицата потполна.

4. Има луѓе фалбаџии, сакаат едното сто да го направат, белото црно и обратно... (Ж. Чинго)

Во вториот дел е испуштен прирокот *сакаат да го направат*, и подметот *тие*, кој меѓутоа, ако е лична заменка, се испушта во нашиот јазик многу често, така што тоа скоро се смета за литературна норма.

5. Сè уште в очи ми се нашите криви куќарки, една до една, како низалки тутун, слепени. Стрико Колевата за стрико Лефтеровата стрико Лефтеровата за стрико Номчевата... (Ж. Чинго)
Во втората и третата реченица исто така е испуштен прирокот *е залепена*, како и подметот *куќарка*.

6. Две очи добро гледаат, а четири — повеќе.

Во втората реченица се испуштени подметот *очи* и прирокот *гледаат*.

Во рускиот јазик исто така е карактеристична оваа појава на изоставување на прирокот, подметот и некои други второстепени членови на реченицата, т.е. постоење на непотполни реченици. Спореди:

1. На усадьбе нашей росло много ракит. Десятка два, а то и более (С. Крутилин).

Во втората реченица испуштен е дел од подметот *ракит*, прирокот *росло* и дополнението за околностите, за место *там*.

2. Наверху, возле избы, росло всего лишь три дерева: одно — — перед самым крыльцом, с улицы, а два — с переулка, от соседей (С. Крутилин).

Во втората и третата реченица од овој пример исто така се испуштени и дел од подметот и прирокот.

3. . . . мне всегда казалось, что дымит именно тот самый паровоз, который важно попыхивал там, на станции, когда отец, перед тем как войти в вагон, целовал нас всех по очереди: сначала Маньку, сестрицу, потом Степана, . . . потом Митю, . . . и, наконец, мать (С. Крутилин)

Сите фрази зад знакот две точки претставуваат непотполни реченици, што би станале потполни, ако се внесе прирокот *поцеловал* пред секое од сопствените имиња.

Значи, во реченици во кои би можело да стојат повеќе пироци што претставуваат глаголи со еднаква лексичка содржина, вториот и сите понатамошни глаголи се испуштаат. Спореди ги и следниве примери, што претставуваат народни поговорки:

1. Золото огнем искушается, а человек — напастями.

2. Кто говорит — тот сеет, кто слушает — собирает.

Во првиот пример овде е испуштен прирокот во вториот дел, а во вториот пример — подметот.
Има случаи, како во рускиот, така и во македонскиот јазик, кога е изоставен подметот, чија определба, атрибут е застапена во реченицата, а од поширокиот контекст, или од лексичкото значење на определбата е јасно лексичкото значење на изоставениот подмет. Спореди:

македонски:

1. Зар д о м с к а ќе ги учи нашите деца (Ж. Чинго).

Тука е изоставен подметот *воспитаничка*.
Ќе наведеме сега еден пример, каде е испуштена целата втора реченица:

2. — Их, — рекоа другите стриковци — не сме вчерашни! (Ж. Чинго)

Тука е испуштена реченицата: *та да не знаеме*.

руски:

1. Вся женская родня прочила его в военную службу, мужская — в гражданскую (Гонч.)

Во наведениов пример од рускиот јазик во втората реченица е испуштен подметот родня, кон кој се однесува определбата *мужская* прирокот *прочила*, објектот *его*, а исто така и дел од додатокот за околностите *службу*.

Непотполноста е честа појава како кај простите, така и кај простопроширените реченици, особено кога се работи за дијалог. Спореди:

| Макед.: | Руски: |
| --- | --- |
| — А после? | — А Саша? |
| — За после треба да се мисли. | — О Саше ещё подумаем. |

Очевидно е дека и од првата и од втората реплика е изоставен делот: *што ќе правиме.*

— Ние ќе се снајдеме, а брат ти?
— Сигурен сум и во неговата снаодливост.

Во првиот пример овде е очевидно изоставен делот: *дали ќе се снајде*?

Интересно е меѓу типовите на непотполни реченици да се спомнат исто така и простите реченици со негација, на пример:

На небото нема никаде ни облаче;
Од никаде не се слуша ни звук;
Никаде нема ни жива душа;
Во џебовиве немам ни динарче.

Кај нив често се изоставува прирокот *немам, нема, не се слуша*, а понекогаш и распространувачот за време, место и т.н. Тогаш тие се сведуваат само на частичката *ни* и предметот за кој станува збор. Спореди:

Се вслушуваш. Ни шепот, ни звук.

Во рускиот јазик постојат исто такви непотполни реченици со истата частичка *ни*;[1] само што таму именката со која се именува предметот за кој се зборуза стои во генитив. Спореди:

— Ни души; Ни звука; Ни облачка.
Бывают дни — ни голоса, ни смеха (Алигер).
А в деревне — ни человека (Тендр.)
У меня в карманах — ни копейки[2].

Набројаниве реченици се многу блиски до елиптичните. Елиптичните реченици некои лингвисти не ги издвојуваат од непотполните, а други го застапуваат мислењето дека кај непотополните испуштените лексички единици се јасни од контекстот или ситуацијата, додека кај елиптичните нема потреба од контекст ни од ситуација за да се создаде претстава за дејството или состојбата, кои се изразуваат со дадената конструкција во целост[3]. И ние сметаме дека тие два типа реченици се толку блиски, што понекогаш е дури прилично тешко да се разграничат тие

[1] Види: Русская грамматика. Том II. Москва, 1980. Изд. „Наука", стр. 341—342.
[2] Примерите се цитирани според Русская грамматика, II, АНССР, Москва, 1980, стр. 341—342.
[3] Види: Н. С. Валгина, Синтаксис, Москва, „Высш. школа,", 1978, стр. 214—215.

меѓусебно, т.е. не може да се тврди дека и кај оние што се нарекуваат елиптични понекогаш нема извесно укажување во однос на незастапената лексичка единица во поширокиот контекст, или барем во самото лексичко значење на постојните зборови во дадената реченица. Сепак, земајќи го предвид и ова второ мислење, откако се задржавме на оние реченици што се обединуваат под поимот непотполни, ќе се обидеме сега да направиме кус преглед и на елиптичните, разгледувајќи ги пак паралелно во двата словенски јазика, кај кои се прави оваа анализа.

Во литературата по прашањето за елипсата често ја среќаваме изјавата дека „елиптичноста" е еден од признаците на разговорноста на конструкцијата, на пример, кај советските лингвисти Формановска, Уханов, Золотова и други. Меѓутоа, некои од истите тие лингвисти и проучувачи на јазикот и стилот на писателите, како и на научната литература, на друго место изјавуваат дека вакви конструкции се удобни, корисни, затоа што се лаконични, т.е. поседуваат економичност во изразот, сликовити се и емоционални.

Бидејќи ги имаат сите овие карактеристики, елиптичните конструкции често се употребуваат во белетристичката (најчесто како карактеристика на некој лик, а и во авторскиот говор). Но, и не само таму. Поради укажаните својства тие навлегле и во публицистиката, популарната брошурна литература, па и во научниот стил и јазик, во последниов најверојатно поради „стегнатоста на изразот" неговата ослободеност од зборови без кои се може.

Елиптичност може да има како во простата реченица, кога таа стои сама во текстот, така и во рамките на сложената реченица. Во таквата реченица најчесто не е означен целиот прирок, а сепак е јасно за која лексичка единица се работи. Ваквото отсуство на прирокот во овој тип реченици претставува структурна норма. Спореди:

Македонски:

1. На јуначка снага убава дреа.
2. Вино. . . скоро виното!
3. Тој — напред, ние — по него!

Во првата реченица овде не е именувана цела фраза *убаво ќе стои*, во вториот пример истото е со глаголите *донесете* и *донесете го*, а во третата со глаголите *трча, трчаме*.

Руски:

1. К вечеру она воротилась; я — ни слова (Достоевск.). (макед. Приквечерината таа се врати; јас — ни збор.

2. Разумеется, я е ой благодеянии тогда ни полслова( Достоевск). (макед. Се разбира, за благодетелноста јас тогаш ни половина збор.)

3. Я с умыслом, с намерением; я её испытать хотел (Достоевск.). (макед. Јас нарочно, со посебна цел; сакав да ја проверам.)

Во првиот и вториот пример од наброениве овде не се именувани глаголите — прироци *не реков*, во третиот *поведов разговор за тоа*.

Исто така не се ретки случаите на појава на елипсис на зависниот инфинитив, додека во таквите реченици е именуван помошниот глагол:

1. Просто потому, что со мной надо было честно, любить, так всецело любить.

(макед. Просто затоа, што со мене требаше чесно, ако се сака, тогаш целосно да се сака.)

2. Если я так буду, то когда я соберу всё в точку. (Достоевск.) (макед.: Ако јас вака, тогаш кога сè ќе соберам на едно место?)

Во првиот и вториот пример овде не е именуван глаголот *относиться* (македонски *да се однесува*), *се однесува*).

Со последниве примери ние всушност преминавме и на сложените реченици со елипсис на глаголот-прирок во едниот дел. Ќе наведеме уште два примера:

3. Я к тому это, что нет ничего обиднее, и несноснее, как погибнуть от случая. (Достоевск.).

(макед.: Јас ова затоа, што нема ништо поnавредливо и понеподносливо, отколку да загинеш случајно. (Достоевски.)

4. И ведь верила, что и в самом деле останется так: она за своим столом, а я за своим, и так мы оба, до шестидесяти лет. (Достоевск.)[1]. (макед.: И веруваше дека и навистина, сè ќе остане така: таа покрај својата маса, а јас покрај својата, и така ние двајцата, до шеесет год.).

Овде очевидно во првиот пример не е именуван глаголот *зборувам*, а во вториот *ќе седи*.

Елипсата на зависносложената реченица се среќава често и во македонскиот и во рускиот јазик во пословиците или изреките, а исто така и во различни други стилови на јазикот. Ќе наведеме една таква изрека од македонскиот јазик:

Многу дожд, голем бериќет.

Ова е една стегната форма на зависносложена реченица, со зависен условен дел, а во неа во двата дела не е именуван глаголот-прирок *има* а во зависниот дел и условниот сврзник *ако*.

Елиптичните конструкции во рускиот јазик на кои им одговараат во обичниот јазик потполни зависносложени реченици со различни зависни делови ,ги разгледува во својата книга „Стилистика сложного

[1] Сите примери од Достоевски се земени според книгата на Е. А. Иваничкова, „Синтаксис художественной прозы Достоевского", Изд. „Наука", Москва, 1979.

предложения", М. 1978, стр. 150—154, советската лингвистка Н. И. Формановска. Од нејзиното излагање може да се види дека кога се елиптични овие конструкции, дури едвај би можеле да се наречат сложени, затоа што главниот дел им е многу упростен, т.е. претставува просто номинализиран подмет + заменката *эшо* во рускиот јазик, а потоа наместо обичен прирок кој не е именуван, следува цела зависна реченица. Во македонскиот јазик како сврзочен збор со кој се воведува зависниот дел (зависната реченица) може да дојде исто така или заменката *шоа* (еквивалент на руското *эшо*) + копулата е, или просто само копулата *е*. Спореди:

Македонски:

1. Среќа е, кога сè ти е погодено и за ништо не треба да си загрижен.

Руски:

1. Толковый словарь — это где значения слов объясняются.
2. Разговорник — это где можно найти обиходные фразы.

Ваквите елиптични конструкции Формановска ги дели на две групи, сметајќи ги оние од првата група за повеќе елиптизирани, а оние од втората — помалку. Во I група таа ги вбројува конструкциите кај кои зависниот дел почнува со сврзочните зборови *коіа, каде, ако* руски: *коіда, іде, если,* Авторката наведува интересни и популарни примери: Спореди:

Руски:

1. Вдохновение — это когда силы человека удесятеряются.
2. Жить — это когда некогда даже умереть.

Македонски:

1. Инспирација — тоа е кога силите на човека за десетпати се зголемуваат.

2. Да живееш — тоа е кога немаш кога дури ни да умреш.

Очевидно е дека и во првиот и во вториот пример се испуштени фразите *шаква сосшојба, шаква сшрашно іолема акшивносш.* Но сигурно е дека тие фрази не носат врз себе скоро никаква информативна оптовареност, затоа што сета потребна информација е предадена со додатниот дел, та затоа и лесно можат да се испуштат, така што конструкцијата добива и малку подруга форма; но содржински, тие навистина со тоа ништо не изгубиле.

Во погоре наведените примери:

— Толковен речник — тоа е каде што се објаснуваат значењата на зборовите, и

— Разговорник — тоа е каде што можат да се најдат секојдневните фрази.

испуштени се синтагмите *таква книга* во првиот пример, и *таков прирачник* во вториот, со што тие исто така станале елиптични. Во секој случај, дури и да се внесени во реченициите тие синтагми, таквите проширени реченици ништо повеќе не би ни кажувале, отколку реченициите во кои нив ги нема, т.е. овие синтагми претставуваат наполно *празни* зборови.

Во конструкциите од I група се испуштени делови што обично претставуваат синтагми, какви што се на пример: *таква ситуација. такво место, таков предмет, такво чувство, таков момент* и слично. Еве уште неколку примери, цитирани според Формановска:

1. Призвание — это когда человек просто создан для этого дела. (П. Нилин).

2. Служащий — это который в учреждении, а мы у станка, значит — рабочие!

3. Моя бабушка говорила: студент — это кто день и ночь работает.

Лесничий домик — это где живёт лесник.

Во типот конструкции од I група, значи, главниот дел е сведен просто на една именка или на именка со нејзината определба, а зависниот, кој се воведува со сврзничките зборови *когда, где, если* (македонски: *кога, каде, ако*)), претставува најчесто определителна реченица со широко определувачко значење или значење на пространственост или време и слично. На пример:

1. Зима — тоа е кога паѓа снег и сѐ наоколу блеска во ослепувачки бела боја, и кога се реките и потоците сковани во мраз.

Во тие реченици со елиптичен главен дел, отсутниот прирок кој се заменува со цела зависна реченица со свое посебно предикативно јадро може да има, покрај формите на кои веќе беше укажано, исто така и форма на зависна споредбена реченица. На пример:

1. Со внучето ти е, како повторно да си се родил и повторно растеш и напредуваш.

Во главниот дел овде и не е потребен компонентот *така убаво, така пријатно,* зашто од содржината на вториот дел тој апсолутно се подразбира.

Во II група елиптични конструкции спаѓаат оние, на кои во зависно-сложените потполни што им соодветствуваат, зависниот дел

претставува зависна реченица со значење на *цел*, или *желателност*, или *неопходност*, или пак *изјаснителна* зависна реченица. И тука главниот дел претставува само подмет, што се состои од именка или супстантивирана придавка. Во македонскиот јазик, покрај овој елемент има обично и копула, а во рускиот, во сегашно време таа е нулева, а ако се работи за минато време помошниот глагол *был*, *-а*, *-о*, *-и*, е внесен, а исто така е внесено *был бы*, *была бы*. . . *были бы*, ако се работи за условен начин.

Сврзниците што се појавуваат во оваа група како воведувачи на зависниот дел кој се сврзува со главниот, во македонскиот јазик се *да* и *дека*, а во рускиот *чтобы* и *что*. На пример:

1. Задача е сите организации да заживеат повторно.

2. Целта е — наполно да нé сфатат и да ни помогнат.

Во двата случаи е испуштено *да постигнеме*, што доведува до елиптичноста на првиот дел. Еве и три примери од рускиот јазик:

1. Главное достоинство, Ефим Петрович, чтоб дело своё помнил (Чехов, Свадьба).

2. Единственная забота — чтоб он не заболел.

3. Одна печаль — что не любит он меня.

Од главниот дел во првата реченица е испуштена синтагмата *состоит в том*, со што тој дел станува елиптичен. Во втората реченица испуштено е . . . *будет состоять в том*, а од третата . . . *мучит меня*. . .

Истата појава ја имаме и во случаи кога наместо именка во таква конструкција се наоѓа супстантивирана придавка, на пример:

1. Главно е — на сите деца во забавиштето еднакво внимание да им посветиш и еднакво да ги сакаш.

2. Најглавно е — децата од овој дом да не осетат дека се без мајки и татковци, т.е. дека се наполно напуштени.

Во првиот и во вториот пример овде се испуштени зборовите . . . *нешто за кое треба да се загрижиме*. . .

Карактеристични се исто така и примерите во кои зависниот дел на сложената конструкција започнува со зборот *што* (*дека*). На пример:

1. И најстрашно е што пропуштеното веќе никогаш не можеш да го вратиш, не можеш да го поправиш.

2. А најбитно е — што тоа секогаш ќе се памети и што на овој или оној начин ќе ти се признае.

Во првиот пример овде е испуштен зборот *сознанието*, а во вториот *уверувањето*. Еве и неколку примери од рускиот јазик:

1. И самое страшное — что они двигались неотвратимо — и ничего нельзя било остановить. (Д. Гранин).

2. Главное — что ты придешь вовремя.

Во првиот пример испуштени се зборовите ... *было то...*, а во вториот ...*то*...

Во сложените реченици со елиптичен главен дел како важна интонациска карактеристика би можело да се наведе тоа, дека секогаш меѓу главниот и зависниот дел постои доста голема пауза која во пишуваниот јазик се обележува со знакот тире (—).

Како заклучок би можело да се каже дека има скоро апсолутно соодветство во македонскиот и рускиот јазик во однос на изразување непотполноста и елиптичноста како во простата, така и во сложената реченица. Единствено може да се констатира дека во лексичките содржини што се испуштени постојат извесни нијанси што се разликуваат во определена мера во едниот од анализираните јазици во однос на другиот.

УДК 808. 50-282 : 808. 66-282

Donka ROUS

# LOKÁLNĚ-STATICKÝ VÝZNAM PREDLOŽKY „U" V ČEŠTINĚ

Předtím, než si konkrétně všimneme významů a podvýznamů předložky „u", chtěla bych říci několik slov o tom, co mě k podrobnému rozboru lokální předložky vedlo.

Při spracování materiálu jsem se setkala u různých autorů s různými klasifikacemi významu lokáních předložek. Například Fr. Trávníček[1] o předložce *u* říká, že má význam lokání „v nečí blízkosti", a zařazuje sem příklady jako: *sedět u stolu*; dum u kostela : *bydlet u strýce*; vidí tedy v příkladech *dům u kostela i být u strýce* zcela stejný význam, význam blízkosti.

Podle mého názoru druhý příklad *bydlt u strýce*, neukazuje na žádnou blízkost, ale místo, určitou trvalou lokalitu.

Šmilauer[2] uvádí v přehledu původních významů předložek pod
a) orientace podle jednoho předmětu a to pod:
aa) bez dotěku-kromě predložek: *blíže, po blíže, nedaleko, při* i *vedle* zarazuje i předložku *u*, které podle něho mají jen význam blízkosti.

Ve Slovníku spisovné češtiny pro školu a veřejnost, Praha 1978, na str, 579 stojí, že předložka *u* ve významu 1. místní blízkost, vedle příkladů: str. 4 *u školy*: *dům u lesa*, jsou i příklady: kino *u Hradeb*; *ulice u Studánky*, které jsou, podle mě, ustálené názvy ikdyž název dostaly podle toho, kde se něčo, v něčí blízkosti nachází. Dále jsou u stejné předložky ve významu 3. přináležitost k něčemu: vedle příkladů, *kapsa u kalhot*; *ručička u hodinek* u příklady jako: *hospoda u Kalicha, u Fleku*, které považuji za totožné s príklady z prvního významu -kino u Hradeb- tj. příklady, které ztratily původní význam „blízkost" a znamenají konkretní místo — unvitř něčeho a tak dále.

Ve Slovníku spisovného jazyka českého z roku 1968, ve tretím svazku na str. 928 a to u 8. významu předložky *u* stojí: předložka *u* vyjadřuje nejaký styk v širokém smyslu. Uvedeny jsou příklady: *zeptat se na něčo u sousedky* a *zaklepat u něčích dveří*, které podle mě, jeden od druhého se liší.

---

[1] Fr. Trávníček, Mluvnice spisovné češtiny II, Praha 1951, str. 1302—1248.

[2] Vl. Šmilauer, Novočeská skladba, Praha 1966, str. 260.

V prvním případě se dá říci, že předložka určuje místo děje v širokém slova smyslu, kdežto v druhém příkladě označuje konkretné místo, na kterém se děj odehrává.

Tím chceme říci, že v mnoha případech se při klasifikaci předložkových významů, významy nepřijatelně zobecnnují ikdyž se mnohdy jedná o dosti zřetelné odstíny. Třebaže si má klasifikace nedělá nároky na plné postižení všech apsektů, snaží se zkorigovat přístupy předchozí a posloužit jako základ pro další práci.

Navrhuji pro další práci stupnici, ve které jsou označeny podvýznamy nebo odstíny hlavních významů, které kvůli své specifičnosti by mely být uvedeny zvlášť.

*I. Lokálně-statický význam*

a/ blízkost vůbec, blízkost nespecifická, sousedství
  a.a určitá lokalita
  a.b blízkost nespecifická, sousedství
  a.c vztah lokality -instituce, názvy-
  a.d vztah blízkosti k městu
  a.e blizkost k určitému prostředí, kde předložka se pojí se životnými substantivy
  a.f momentální fyzická blízkost
b/ blízkost po délce něčeho, někoho
c/ blízkost ze všech stran předmětu
d/ abstraktní metaforická lokalita, přináležitost
e/ zúčastění se při nějaké příležitosti, za nějakým účelem

Dále se budeme zabývat rozborem významů a podvýznamů předložky „*u*" a přímím překladem do makedonštiny se nám objeví i její ekvivalenty.

a.a *určità lokalita*

. . .ale jednou v noci zaklep*al u své chalupy* a povídá své ženě, . . . /K. Č-

. . . еднаш ноќе зачука *на својаша колиба* и рече на жена си . . .

*U talíře* se lesknou paví pera. . .-J. L/

*На чинијаша* светкаа пауновите перја , . .

Dovedete si představit, jak blaze mi bylo *u srdce*. . . /J. B/

Можете да замислите колку блажeнствено ми *беше на срце* . . .

zazvonil *u dveře* — заѕвони на вратата

Zde můžeme zařadit příklad *U vechodu* jsem zapiskal . . — На/пред *крај, во влезош йочнав ga свирам*. . . *ikdyž zde můžeme říci, že* předložka *u* má dvojí kýznam. Když řekneme: *stojí u vchodu* znamená, že někdo nebo neco může stát v blízkosti vchodu anebo přímo v tom vchodu. V hovorevém ja-

zyce se používá spojení; *blízko u vchodu*, kde předložka *u* má význam lokální, a to určitou, konretní lokalitu.

a.b *blízkost nespecifičká, sousesedství*

Stali jsme *u vozu* a mávali tak dobrou hodinu. -K. Č-

*Стоевме покрај/крај. до*/кочијата и мавтавме цел час

...*sedí u jednoho stolu* a dohovořují se o běžných a lhostej'ných věcech... -K. Č-

...*седат около/крај, покрај, на*/една маса и се договараат за секојдневни и безначајни работи...

...*u dirigentského pultu* stojí obrácená bedna. -J. B-

...*крај/покрај, до/диригентскиот* пулт стои свртен сандак.

Předložce *u*, která má v uvedených příkladech v češtině význam blízkosti, v makedonštině odpoviídájí několik synonymních předložek: *покрај* nebo *крај* což jsou předložky synonymní, potom předložka *до*, která zde, jak je vidět, se používá když se jedná o blízkost k nějakému předmětu. Na rozdíl od češtiny, kde předložka *do* má jako hlavní význam, význam smerový, předložka *до* v makedonštině má význam lokálni, konkretně význam blízkosti, vedle něčeho, někoho. Co se týká příkladu *sedí u stolu*, v makedonštině budou odpovídat -se stejným významem- předložky *около, покрај, крај*, anebo *на*. Poslední předložka *-на-* v tomto případě strácí svůj konkrétní povrchový význam *-na nešto-* a znamená *okolo* nebo *kolem* tj. *u*

седи на маса — sedí u stolu

Pokud zde mluvíme o „stejném" významu u uvedených makedonských předložek /покрај, крај, до/, musíme říci, že tím myslíme odpovídající význam, ale nerozebíráme přitom odstíny, které mají každá předložka zvlášt.

a.c *vztah lokality /instituce, názvy/*

Byl jsem od svých dvaadvacet let *u dráhy*, a byl jsem u ní rád. -K. Č-

Од своите дваесет и две години бев *во железницата*, а работев на неа со задовозство.

...tehdy *u soudu* krivě přísahala. /K.Č/

...тогаш *на суд* криво се заколна.

...měla tam *u divadel* všude známé... /J.B/

...таму *во театарот* имаше насекаде познати...

Ale nemá žádnou moc *u dvora*. /J. K/
Но нема никаква власт *на двороѿ*.

Sem jsem zařadila také názvy restaurací, domů, hosod apod.:

„U kalicha", „U tří' panen", „U dvou koček", „U zlatého lva",

kde v případě, že by se překladaly tyto názvy, české předložce u by odpovidala v makedonštině předložka /*kaj*/ „Kaj потирот", „Kaj трите моми", Kaj двете мачки", „Kaj златниот лав". Stejně jako i předchodzi předložky: *во*, *на* tak i *kaj* jsou předložky s prostorovým místním významem.

a.d *vztah blízkosti k městu*

*U Prahy* jsem měli chatu.
*Крај Праѓа* имаме викендица

Ta vesnice je *u Pardubic*
Тоа село е *крај Пардубице.*

Hrušo*vany u Brna* — *Хрушован крај Брно*
*Žďárec u Skutče* — *Ждарец крај Скуѿеч*

O posledních příkladech tohoto významu předložky *u* můžeme ríci že jde o ustalené spojení a v prvních příkladech o volnější způsob spojení předložky *u*. Tam -u volnějšího spojení- místo předložky *u* kdybychom použili předložky: *blízko, nedaleko, poblíž* význam ve větě by se nezmenil. To platí i pro makedonštinu, kde synonymita u všech zde uvedených predložek /*блиску до, надалеку од, во близина на, во околинаѿа на* и *крај*/ s malými odstíny, je úplná.

a.e *blízkost k určitemu prostředí, kde předložka se pojí se životnými substantivy*

Bydl*ím u sest*ry. — Живеам кај *сесѿра* ми
Naš*li u něho* hasáky a všechno. /K. Č/
*Нашле кај нејо* куки и се́.

*U nás* doma je vždy veselo.
*Кај нас* дома секогаш е весело

a.f. *momentální fyzická blízkost*

Žák je *u ředitele*. — Учиникот е *кај дирекѿороѿ.*
On je *u presidenta*. — Тој е *кај ӣреѿседаѿелоѿ.*

V obou případech -a.e a a.f- predložka *u* označuje neurčitou blízkost, řekneme, že víme, že žák je u ředitele /v tomto momentě/, ali nevíme

v jaké blízkosti tj. jestli se nachází vpředu, vzadu nebo po boku dotyčné osoby. I v prvním prípadě i v druhém v makedonštině dopovídá předložka *kaj*.

b/ *blízkost po dělce něčeho*

Tento význam je hlavní pro české predložky: *podle/podél/*, *vedle*, ale někdy se jedná i o predložku *u*.

... jaké hluboké a ironické rýhy mu vyryl život *u huby*. /K.Č/
... какви длабоки и иринични бразди му врежал животот *йокрај*, *крај усѿаѿа*.

Předložce *u* v makedonštine bude odpovídat předložka *йокрај /kpaj/*. I když předložka *йокрај /kpaj/* ve slovníku -Rečnik na makedonskiot jazik, Skopje 1965/ se stotoňžuje s předložkou до, rekla bych, že předložka *йокрај /kpaj/* má' význam blízkosti, ale ne i význam doteku, jako je tomu u předložky до.

c/ *dlízkost ze všech stran k předmětu*

Já jsem musel podat společnosti *u tabule* referát... /K.Č-
Јас морав да му поднесам на друштвото *околу масаѿа рефераѿ*...

„Pánové", řekne zvyšeným hlasem a všichni *u stolu* povstanou /J. B/
„Господа", ќе речеше со повисок глас и сите *околу масаѿа ќе сѿанеа*.

Ve významu blízkosti ze všech stran předložce *u* odpovídá v makedonštině předložka *околу*.

*d/ abstraktní metaforická lokalita a přináležitost*

... ani na bok jsem se nemohl přeložit, ani palcem *u nohy* zatřepat, nic; /K.Č/
... ниту настрана не можев да се свртам, ниту пак со палецот *на ноѓаѿа* да мрднам, ништо;

Dovedete si představit, jak blaze mi bylo *u srdce*... /J.B/

noha *u stolu* — ногалка *og маса*
kolo *u vozu* — колце *og кола*
kapsa *u kalhot* — џеп *og /на/ йанѿолони*
úředník u *pošty* — службеник *на /во/ йошѿа*
*u banky* — *на /во/ банка*

V tomto významu předložce *u*, která zde, dalo by se říci, ztratila význam prostorový, odpovídají v makedonštině tři předložky. Jsou to předložky *на*, *og* a v příkladech: úředník u pošty; u banky; u drahy, může být i předložka *во*, která má konkrétní lokální význam. U těchto makedonských předložek

význam prostorový a význam přináležitosti, jsou základními významy Když se jedná o přináležitost, to jest část těla, použijeme předlžku *na*, a když se jedná o část předmětu nebo věci, anebo část, která se může oddělit z něčeho, použijeme předložku *og*.

Když se jedná o konkretní posesivitu můžeme použít jak předložku *na* tak i předložku од.

Куќата на /од/ Стојана — domek od Stojana

e/ *zúčastnění se při nějaké příležitosti, za nějakým účelem*

Petronius ho měl *u oběda* představit císaři. /L.J/

Петрониус требаше *на ручекот* да го претстави на императорот.

. . . *u zkoušky* mu nahrazovalo chybějící hlasy a nástoje. . . /J.B/

. . . *на пробата* му ги надоместуваше гласовите што фалеа. . .

Byla jsem *u doktora.*

Бев *на лекар/.* бев *кај лекарот/.*

Byla jsem *u zubaře.*

Бев *на забар/* бев *кај забарот/.*

Ve významu „zúčastnení se při nějaké príležitosti za nějakým účelem", kde vystupuje předložka *u*, v makedonštině bude odpovídat předložka *na*, a jak jsem uvedla v posledních příkladech, je možna i předložka *kaj*. Věta ve které se použije předložka *kaj* dostává jiný obsah, než ta ve které jsme použili předložku *na*. Označuje vztah který se opakuje.

Z naší stupnice vidíme jakou rozšiřěnou sémantiku v češtině předložka *u* má. Ve svém hlavním místním významu, ztotožňovaném běžně s neurčitou blízkostí, můžeme v této blízkosti" najít konkrétní místní určení -zaklepal u dveří; . . . to se dalo čekat, že se vystrojí do posledního cancouru u rukávů a provázků. . .- což nemůžeme chápat již jako blízkost, ale jako děj který se odehrává konkrétně na určitém místě, bodu předmětu zde to jsou dveře, a v druhém příkladu-rukávy. Dále pak předložka *u* ukazuje ‚že dej se odehrává v těsné blízkosti ne jednoho bodu, ale ze všech stran předmetu (stáli u stolu-; že se odehrává na míste po délce předmetu; ukazuje také na vnitřek to jest vnitřek něčeho a ne blízkost -budeme „U dvou koček".

Všechno to poukazuje na rozsáhlou sémantickou funkci předložky *n*, a na možnost přihlížení k složitějším kontextům. Odstiny tohoto druhu, bežný -ani lexikografický- popis předložky zatím nepostihuje. To také svědčí o velké, zde konkrétně, frekvenci české předložky *u*. Hlavními ekvivalenty komplexní předložky *u* v makedonštině jsou v jednotlivých významech

psedložky: *ūокраj* /*kpaj*/, *go*, *кај*, *на*, *околу*, *во*, *og*. Jsou to prostorové předložky o kterých se nedá říci, že jsou sémanticko-syntaktickými synonymi. Mezi nimi jak je vidět, jsme se nesetkali s makedonskou předložkou *u*, což však neznamená, že neexistuje. Je to původní stará předložka, která existovala ješte v indoevropsém jazyce a v staroslovenštině, ale dneska její funkce ve spisovné makedonštině převzaly předložky *кај*, *og* a někdy, v některých případech i předložka *ūpu*. I sám fakt, že v makedonštině odpovídá tolik předložek české předložce u, mluví o hojnosti ve významech této předložky-

УДК 808. 66-281 : 808. 2-281

Германија ШОКЛАРОВА-ЉОРОВСКА

# КОНСТРУКЦИИТЕ СО СВРЗНИЦИТЕ ЗА НЕПОПОСРЕДНА ПРЕТХОДНОСТ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК И НИВНИТЕ ЕКВИВАЛЕНТИ ВО ПОЛСКИОТ ЈАЗИК

Како што е познато, зависносложените временски реченици информираат за временската меѓусебна зависност на две дејства, ситуации, факти и сл. и притоа обично подредената реченица го определува времето на вршењето одн. извршувањето на глаголското дејство во главната.

Основните семантички компоненти на временскиот однос во разгледуваните реченици се значењата *истовременост* или *неистовременост* на вршењето на глаголските дејства во двата дела на реченицата.

Временските односи во овие реченици се изразуваат преку сврзници и преку други граматички и неграматички средства. Покрај сврзникот, најзначајна улога во определувањето на значењата истовременост или неистовременост (понатаму *редоследност*) игра видското значење на глаголите што се предикати во двата дела на реченицата, а посебно на временскиот дел. Во прецизирањето на споменатите значења, се разбира, во многу помал степен од сврзникот и видот, учествуваат лексичките конкретизатори и поширокиот контекст.

Предмет на нашава работа се зависносложените временски реченици во македонскиот литературен јазик чиишто експоненти се временските сврзници за непосредна претходност: *штом, штукушто, штоштуку, колку што, само што, а, едно.*

Трудот се потпира врз материјалите на Картотеката на толковниот речник на македонскиот литературен јазик, за чиишто потреби се ексцерпирани печатени дела на современ македонски јазик.

Секој од споменатите сврзници е анализиран во сите можни комбинации со формите на глаголските врвмиња.

Македонските примери се преведени на полски јазик, а потоа се споредени сврзниците и личните глаголски форми што се предикати во давта дела на звисносложената временска реченица на оригиналот и на преводот.

временскиот дел, компарацијата ја вршевме според видот на глаголите. Секаде каде што во македонските примери предикати беа свршени глаголи и во полските примери (преведени и оригинални) предикати беа свршени глаголи, а таму каде што во македонските реченици предикати беа несвршени глаголи и во полските реченици предикати беа несвршени глаголи.

Ако се има предвид тоа дека македонскиот јазик има многу поразгранет глаголски систем, начелно може да се заклучи дека нема согласување помеѓу двата јазика во поглед на формите и значењето на глаголските времиња што се предикати во разгледуваните конструкции. Четирите македонски минати времиња (без предминато) се предаваат со едно полско минато време, коешто е свршено или несвршено зависно од видот на глаголот.

Македонските времиња: минато определено свршено и минато неопределено од свршени глаголи се предаваат со полското минато свршено време czas przeszły dokonany. Примери: Ја затеков (Ива) разбудена, *отвори* штом ми го *слушна* гласот (М. Лал. Лел. 282) — Zastałem Iwę rozbudzoną, *otworzyła* jak tylko *usłyszała* mój głos; (Јазо) штом *се расонил*, *трїнал* да го види својот пријател (В. Ник. Чуд. 11) — (Jazo) jak tylko *się obudził*, *poszedł* zobaczyć swego przyjaciela.

Македонските времиња: минато определено несвршено и минато-идно (иако од свршени глаголи) се предаваат со полското минато несвршено време czas przeszy niedokonany. Примери: Но штом *ќе дојдеше* летото, водата *се намалуваше* толку, што одвај се слушаше нејзиното шушуркање (Ј. Стрез. Друг. 23) — Ale kiedy *przychodziło* lato, woda *opadała* na tyle, że ledwo było słychać jej szum; Штотуку *ќе* им *завалмеше* прва мов по образите, *расправаа* со испрекинат шепот споменувајќи (= и *споменуваа*) некакви женски имиња (Ц. Март. Кввч. 23) — Gdy tylko (skoro tylko) im *się pojawiał* pierwszy meszek na twarzy, *rozmawiali* przerywanym szeptem wspominając (= i *wspominali*) jakieś imiona kobiece.

Македонското сегашно време (од несвршени глаголи) се предава со полското сегашно време czas teraźniejszy, на пр.: И сека вечер, штом часот *стасува*, /. . ./ моминската става *се заталасува* (Б. Кон. Преп. 85) — I każdego wieczoru, kiedy *dochodzi* godzina, /. . ./ dziewszęce ciało *zaczyna* falować.

Македонското идно време на полски јазик се предава на два начина: 1) идното време од свршени глаголи се предава со формите на сегашно време од свршени глаголи, 2) а идното време од несвршени глаголи со полското идно време czas przyszły, коешто претставува перифрастичка конструкција. Примери: 1) Таа (Миклја) мисли дека јас сум оној што бев во минатата година, наивен како Нико Сајков, детинест и лековерен, мек, чувствителен, срамежлив младич, и дека *ќе се стопам*, штом ke *видам* солза и *ќе дигнам* раце како пред

---

* = почнува да се таласа (да се бранува) — што одговара на полскиот соодветник модален глагол во сегашно време + инфинитив.

светиња штом ќе ја *сйомне* сиромаштијата (М. Лал. Лел. 396) — —Ona (Mikla) myśli, że ja jestem taki sam jak w zeszłym roku, naiwny jak Niko Sajkow, dziecinny, łatwowierny, miękki, wrażliwy, wstydliwy chłopiec i że *zmięknę* jak tylko *zobaczę* łzy i *wzniosę* ręce jak przed swiętością jak tylko *wspomni* o biedzie 2) Крај езеро *ќе* те *чекам*, мила, /штом (*ќе*) *засйие* бескрајна шир (А. Шоп. Стих. 37) — Koło jeziora *będę* cię *czekać*, kochana, / jak tylko *zaśnie* bezkresna dal.

Формално согласување помеѓу двата јазика има кај модалните глаголи во минато определено несвршено време + *ga* конструкцијата, каде што во преводот, т.е. во соодветните полски реченици имаме исто така модален глагол од несвршен вид во минато време + инфин ти в, за кого замена во македонскиот јазик е *ga* конструкцијата. Примери: Тукушто *сакаше* Трајче *ga ūрīне*, се сети на нафтата и рече: — Ами шишето за нафта? — Własnie kiedy *zamierzaī wyruszyć*, przypomniał sobie Trajcze o nafcie i powiedział: — A butelka na naftę? Колку што *сакаше* Тихон *ga йоūройа* на вратата од одајчето на Циганката, од одајчето излезе Ристо Иконоски (М. Фот. Пот. 148) — Właśnie kiedy Tychon *zamierzał zastukać* w drzwi pokoiku Cyganki, z pokoiku wyszedł Risto Ikonoski.

Во случаите кога во двата јазика нема соодветство ниту во поглед на формите на глаголските времиња, ниту пак во нивните значења, се користат перифрастички конструкции. На пр. минато-идно време од свршени глаголи се предава со полското минато време од несвршени глаголи + определбите *zawsze* (секогаш), *często* ( често) и сл. кои во македонската реченица се излишни, бидејќи се содржат во значењето на самата глаголска форма. Пример: Тукушто k*е се измиеја*, Емилијан Чудовски-Татарот пак *ќе одбереше* некоја Палада, *ќе* ја *разīолеше* пред сите (за) да ја видат и пак (*ќе*) *одеше* во одајчето (М. Фот. Сел. 362) — *Zawsze*, gdy tylko się wymyły, Emilian Czudowski — Tatar *wybierał* jakąś Palladę, *obnażał* ją przed wszystkimi, żeby ją widzieli i znów *szedł* do pokoiku.

На македонските сврзници: *шūом*, *ūукушūо*, *шūоūуку*, *колку шūо*, *само шūо*, *а*, *едно им* одговараат полските сврзници: *jak tylko*, *gdy tylko*, *skoro tylko*, *ledwie* (*ledwo*). Покрај нив, се појавува и сврзникот *kiedy*, но само во случаите кога сврзникот *шūом* го зазема местото на сврзникот *коīа*, на пр.: И сека вечер, *шūом* часот стасува, /.../ моминската става се заталасува — I każdego wieczoru, *kiedy* dochodzi godzina, /.../ *dziewczęce cialo zaczyna falować.*

Во ситуациите кога сврзникот *шūом* се појавува на местото на сврзниците *оūкоīа* или *оūкако* и во полските реченици на тоа место се појавува *od czasu kiedy*, што одговара на *оūкоīа* одн. *оūкако*, а не на *шūом*, на пр.: Кому сака бог таква му дава; / а за мене секоја е иста, / / виделото *шūом* сум го загубил — *Bog daje* każdemu taką, jaką, chce, / a dla mnie każda jest taka sama, / *od czasu kiedy* straciłem wzrok.

Од сето она што го кажавме досега за конструкциите со сврзниците за непосредна претходност, се наметнува заклучокот дека по-

меѓу македонскиот и полскиот јазик има согласување во поглед на видот на глаголите што се предикати во двата дела на реченицата, како и во поглед на однесувањето на сврзниците што ги поврзуваат овие конструкции.

## СКРАТЕНИЦИ И ИЗВОРИ


1) *И. Андр. Трав.* = Иво Андриќ, Травничка хроника (превел Т. Димитровски), Скопје, 1964.

2) *Б. Кон. Преи.* = Блаже Конески, Препеви, Скопје, 1967.

3 *М. Лал. Лел.* = Михаило Лалиќ, Лелејска гора (превел Т. Стаматоски), Скопје, 1969.

4) *В. Мал. Бран.* = Владо Малески, Бранувања, Скоuје, 1953.

5) *В. Мал. Разб.* = Владо Малески, Разбој, Скопје, 1969.

6 *Ц. Марш. Квеч.* = Цветко Мартиновски, Квечерини и разденувања, Скопје, 1959.

7) *В. Ник. = Чуд.* Ванчо Николески, Чудотворен кавал, Скопје, 1953.

8) *В. Ник. Волш.* = Ванчо Николески, Волшебното самарче, Скопје, 1972.

9) *С. Поп. Толе* = Стале Попов, Толе паша, Скопје, 1956.

10) *J. Сшрез. Друi.* = Јован Стрезовски, Другари, Скопје, 1956.

11) *М. Фош. Пош.* = Методија Фотев, Потомците на Кат, Скопје, 1966.

12) *М. Фош. Сел.* = Методија Фотев, Селани и војници, Скопје, 1969.

13) *В. Шексп. Ошело* = Вилијам Шекспир, Отело (препеал Б. Конески), Скопје, 1971.

14) А. *Шоп. Сших* = Ацо Шопов, Стихови за маката и радоста, Скопје, 1952.

15) *H. Kal. Kros.* = Vlado Maleski, Krosna. Z macedońskiego przelożyła Halina Kalita, (Warszawa, 1974), Państwowy Instiytut Wydawniczy.

16) *Szym.* I, II, III = Słownik języka polskiego, Redaktor naukowy prof. dr. Mieczysław Szymczak, Tom pierwszy (A—K), Warszawa, 1978, Tom drugi (L—P) 1979, Tom trzeci (R—Z), 1981.


## КОНСУЛТИРАНА ЛИТЕРАТУРА


1) Б. Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, I—II дел, Скопје, 1967.

2) Z. Klemensiewicz, Zarys składni polskiej, Wydanie trzecie, Warszawa 1961, Państwowe Wydawnictwo Naukowe.

3) Z. Klemensiewicz, Podstawowe wiadomošci z gramatyki języka polskiego, Wydanie piąte, Warszawa 1965, Państwowe Wydawnictwo Naukowe.

4) Charakterystyka temporalna wypwiedzenia, Materiały konferencji naukowej w Jadwisinie 9—11 IX, 1973, PAN, Instytut Języka Polskiego, Wrocław 1975.

5) Studia z filologii polskiej i słowianskiej, 13, Komitet słowianoznawstwa PAN, Warszawa, 1974.

УДК 808.2—085.3 : 882.035(0493)

Димитар БОШКОВ, Максим КАРАНФИЛОВСКИ, Маргарита ПАШОСКА и Ружица ЈАНЧУЛЕВА

# МОЖНОСТИТЕ ЗА ПРЕВЕДУВАЊЕ НА НЕКОИ ОСОБЕНОСТИ НА СОВРЕМЕНИОТ РУСКИ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК

Современата руска советска литература донесува еден посебен естетски квалитет и со право може да се смета дека во последниве две, две и пол децении доживува вистинска ренесанса. Како да е надмината дефинитивно една длабока провалија, една голема осека на творечкиот ентусијазам и надоврзувајќи се на богатата традиција од 19-от и почетокот на 20-от век литературата денес чекори кон една потполна реафирмација на оние естетски и етички вредности со кои руската литература порано држеше водечки чекор во духовниот натпревар на народите.

Со ова современата литература го сврте силно вниманието на својата домашна читателска публика — по традиција масовно свртена кон литературата како кон свој најблизок животен собеседник — така што денес на пазарот на книгата најтешко можат да се најдат за купување дела на современи автори. Исто така ова придонесува да се зголеми и интересот за неа во странство што е од своја страна тесно поврзано со потребата од преведување и со проблемите што нас нè интересираат.

А проблемите на преведувањето на оваа литература се бројни. Тие не произлегуваат само од забрзаната еволуција на литературниот јазик во кој сè помалку се чувствуваат траги од спокојството и аристократизмот на јазикот во делата на Пушкин, Тургенев и Толстој, и во кој сè помалку се чувствува принципот на лексичката чистота така својствен за руската класика до симболистите. Меѓу многуте други фактори врз физиономијата на современиот литературен јазик /од што произлегуваат најголем дел од проблемите на преведувањето/ врши влијание еден невообичаен феномен на современиот литературен миг што сакаме да го истакнеме: за разлика од литературната класика кога преку литературата се афирмираа творци претеж-

но од централните европски предели на Русија, денес, имињата што даваат тон на литературата, потекнуваат од области скоро и непознати во литературниот живот порано. Доволно е само да кажеме дека водечките имиња во современата литература потекнуваат од Сибир /Василиј Шукшин, Сергеј Залигин, Виктор Астафјев, Валентин Распутин и др/. Во нивните дела извечните проблеми на човековото постоење и однесување не ја носат само свежината на една на духовен план новоафирмирана општествена средина — тие ја носат во себе и свежината на еден израз чијашто сила произлегува од особеностите на јазикот на таа средина.

Овој феномен не создава само проблеми во преведувањето на современата руска литература. Во блиска иднина треба да очекуваме тој да изврши притисок и врз концепцијата по која денес го изучуваме рускиот литературен јазик.

*

* *

Специфичностите на современиот руски литературен јазик наоѓаат израз во сè поголемото отворање на јазикот спрема јазичната практика и во обилното користење на разговорниот јазик, дијалектите, просторечието, локализмите, жаргоните и професионализмите.

Но тоа е двонасочен процес: Од една страна, радиото, печатот и телевизијата, како битни носители на нормираниот литературен јазик, вршат силно влијание врз разговорниот јазик и дијалектите и на тој начин ги доближуваат нив до нормите на литературниот јазик. Од друга страна пак, сè почесто се забележува користење форми од разговорниот јазик и дијалектите во јазикот на литературата. При ова не се исклучува и негира литературната норма, туку, напротив, тие заедно се дополнуваат и зацврстуваат.

Особеностите на современиот руски литературен јазик и можностите за неговото преведување се во тесна врска со разграничувањето на јазикот на литературен, разговорен и меѓудијалектен, просторечие и дијалекти. Ваквото разграничување пак претставува една дополнителна тешкотија за преведувачите при барањето соодветни еквиваленти за зборовите и нивните форми особено ако во мајчиниот јазик не постои нивно теоретско разграничување.

Особеностите на современиот руски јазик не се сведуваат само на лексиката туку се присутни и во морфологијата и синтаксата, иако можеби најлесно се забележуваат во морфологијата и лексиката. Овде ќе спомнеме само некои морфолошки особености на разговорниот јазик:

— Употребата на компаративните форми од придавките: бойчее (место бойче), звончее (место звонче), мягше (мягче), красивше (красивее), похолоднее (холоднее) итн.;

— Заменките экий, этакий, эдакий, всяческий;

— суфиксот -ану кај глаголите наместо суфиксот -ну-: тряханули, чесанули, бабахнули и др.;

— сврзниците: либо, не то . . . не то, то ли . . . то ли, покуда, раз, чуть, коли (коль), потому как, да и др.;

— предлозите: по (по ком), по-над (над) середь (середи).

Употребата на полните придавки во составот на прирокот има просторечно-разговорен карактер, а кратките форми имаат литературен карактер. Спореди:

— Тебе не все наши обстоятельства ясные и понятные. (С. Залыгин) и: Тебе не все наши обстоятельства ясны и понятны;

— А я просто радый за тебя, пришел от души поздравить и

— Я сам виноватый: шумлю много, не шибко ласковый. (Шукшин).

Ваквите морфолошки особености на разговорниот руски јазик претставуваат посебна тешкотија за преведувачот ако тој сака тие да си најдат место во неговиот превод.

Кај повеќе современи руски писатели се среќаваат дијалектни форми во јазикот на нивните ликови. Ова особено се однесува на писателите деревенщчики кои, пишувајќи за животот и проблемите на современото село, го користат и јазикот на селанецот од разни краишта на Русија.

Дијалектната лексика и форми се особено присутни во делата на В. Распутин. Како илустрација овде ќе наведеме еден помал избор примери извадени од неговите дела. Во заграда се дадени нивните соодветни литературни форми: ежли (если), пошто (почему), пушай (пускай), седни (сегодня), отседова и отсель (отсюда), откуль (откуда) опеть (опять), вечор (вечер), ишо (еще), жисть (жизнь), нонче (ныне), от (вот), когды (когда), туды (туда), поране (пораньше), тапери (теперь), щас (сейчас), одне, оне (одни, они), ниче (ничего), че (что), одную (одну), лутше (лучше), говорела (говорила), самдели (на самом деле), доржим (держим), в ем (в нем), об его (об него), с им (с ним) итн.

А еве како изгледа јазикот на ликовите — селани во делата на Распутин:

— Седни думаю: а ишь оне с меня спросют;

— Ну вот, напились мы с тобой. Напились—боле некуды. Тапери ты иди, ежли надо.;

— Вера когды зайдет, дак я говорю, не надо. Сама убираюсь. Это я щас запустила.;

— Сколева тебе одно по одному тростить?! Кому мы тутака нужны?!;

— За грехи ли че ли, за какие доржит господь боле, чем положено.

Ваквиот јазик е карактеристичен и за другите писатели деревеншчики, меѓу кои попознати се Шукшин, Белов и други.

Поради зголеменото присуство на дијалектни, просторечни и разговорни форми во текстовите од современите советски автори при нивното објавување сè почесто кон нив се даваат објаснувања неопходни за читателите—странци, па и за домашните читатели. Таквите објаснувања се од голема помош како за читателите така и за преведувачите зашто го олеснуваат разбирањето без барање дополнителни помагала како што се на пример дијалектните речници. За преведувачите тука, меѓутоа, започнува проблемот со барањето соодветен еквивалент во својот јазик. Овде, се разбира, дека не може да се понудат никакви готови рецепти и сè му се остава на преведувачот, на неговата интуиција и неговото чувство за јазик. Ако преведувачот сака во неговиот превод јазикот на литературните ликови да биде верен колку што може повеќе на оној кој тие го користат во оригиналот тој ќе мора добро да размисли пред да се реши што и од каде ќе земе од својот јазик. Сметаме дека би било оштетување на убавината и целината на едно литературно дело ако во преводот се изгубат карактеристиките на јазикот на ликовите и авторот. Но исто така сметаме дека е извонредно тешка и одговорна работа-одговорна пред авторот што се преведува и пред читателите за коишто се преведува-изборот на соодветниот јазичен еквивалент од страна на преведувачот. Тоа е чекор со голем ризик, бидејќи од квалитетот на преводот зависи успехот на делото во дадена јазична средина.

Преводот на коректен литературен јазик би можело да биде решение на сите дилеми на преведувачот, но, ни се чини, тоа е, сепак, одење по линија на послаб отпор. Во еден таков превод се губи оној естетски квалитет што го внесува во делото отстапувањето од литературните норми на јазикот.

Независно од слободниот избор на варијантите на јазикот од страна на преведувачот неоспорен е фактот дека јазикот во делата на најзначајните современи руски советски автори претставува голем творечки предизвик за секој совесен преведувач.

808, 2-093. 5 : 808. 66-093. 5 : 806. 61/62-093. 5 : 62

Надежда ЛАИНОВИЌ-СТОЈАНОВИЌ
Марија НАЈЧЕСКА-СИДОРОВСКА

# СПОРЕДБЕНА АНАЛИЗА НА НЕКОИ ЕЛЕМЕНТИ НА НАУЧНО-ТЕХНИЧКИОТ ЈАЗИК ВО РУСКИОТ, СРПСКОХРВАТСКИОТ И МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Една определена функционална разновидност на јазикот, т.е. јазикот кој се користи во определена специјална функција, за комуницирање и опишување на една определена област од човечкото сознавање се нарекува функционален јазик или функционален стил на јазикот. Ако таквата разновидност се користи за опишување и комуницирање, да речеме, во областа на научните сознанија, ќе се нарекува научен стил, или, уште потесно, во областа на техниката — научно-технички стил. Во него влегуваат специфични јазични средства, макар што основа на секој стил претставува општолитературниот јазик. Различни составни елементи се од значење и од посебна важност за секој определен стил.

Како што е познато, научниот стил е книшки стил. Неговата специфичност е монолошкиот говор, писмен и устен. Научно-техничкиот стил има тенденција за постигнување на максимална точност и еднозначност на поимите, (терминологијата), и за постигнување на апсолутна сфатливост и објективност, што произлегува од природата на научното сознание. За научниот стил се карактеристични разработени модели на научни дефиниции и структура на научниот доказ, научното опишување и излагање. Карактеристични се јасноста на мислата, доста синоними и по правило, отсуство на омоними.

Како што веќе спомнавме, на сите жанрови на научниот стил им припаѓа заедничка јазична основа. Разликите од подјазиците (потстиловите) за различн те научн области пред сè се лексички. Тие не зависат толку од јазикот, колку од предметот на самата наука, бидејќи секоја област на науката има своја терминологија.

Во областа на лексиката преовладуваат зборови од тесно предметно-логичко значење, еднозначни зборови-термини. Во научните текстови постои своевидност во начините на обединувањето на зборовите (во

врска со неопходноста за создавање на нови термини), апстркатните поими, а исто така и тенденција кон постојани синтагми, како и кон синтагми-термини.

Во овој труд ќе обрнеме внимание на некои елементи на граматичката структура на научниот стил, на постојаните синтагми, и тоа, главно, на оние синтагми, во кои се вклучени предложно-падежните конструкции. Анализата ќе се спроведува на споредбен план, во областа на рускиот, српскохрватскиот и македонскиот јазик.

Познато е дека морфологијата во научниот стил е доста пасивна и претставува потчинето јазичко ниво во однос на лексиката и синтаксата. Сепак, во научниот стил постои одбирање, обединување и мотивирана примена на морфолошките категории, а тоа одбирање на функционалните значења и тенденции за низно повторување е карактеристика за скоро сите морфолошки категории, а исто така и за синтаксичките конструкции.

Поради номинативниот карактер на научниот стил прво место по употребливост во него имаат именките. При тоа се зголемува користењето на именките од среден род и формите на еднината како поспособни за апстрактно презентирање. Поголем број на именките во научниот стил претставуваат поими на движење, процеси, состојби, врски, односи, така што именките се обично во корелација со глаголите, но имаат позоопштено и поапстрактно значење во однос на глаголите, на кои се однесуваат. Спореди:

руски: увеличаивать — увеличивание, увеличение
принадлежать — принадлежность
обнаруживать — обнаружение
давить — давление
различать — различение

српскохрватски: зависити — зависност
повећавати — повећавање
припадати — припадност

македонски: зголемува — зголемување
припаѓа — припадност
притиска — притисок
разликува — разликување и тн.

---

* Споредбената анализа на двата синтетички јазици се вршеше главно врз основа на книгата „Синтез схем электронных цифровых машин", „Советское радио", Москва, 1963 од Е. Н. Вавилов и Г. П. Портной, преведена на српскохрватски од д-р Милић Стојић, Боривој Лазић и Костадин Николић, во издание на Грађевинска књига, Београд, 1968 година, со наслов „Синтеза мрежа електроских цифарских машина".

Во научно-техничките текстови поголем дел од зборовите се употребуваат во синтетичките јазици во падежи што имаат малобројни значења во однос на општокнижевниот јазик. Се разбира, во оваа смисла постојат и некои исклучоци.

Еден ист падеж на именката може да се употреби во реченицата за означување на различни синтаксички односи меѓу предметите. Ако сакаме едновремено да зборуваме за фреквенцијата на падежите, со анализа можеме да се увериме дека по фреквенцијата на употребата во научниот стил прво место заземаат формите на генитивот, односно на неговиот еквивалент во македонскиот јазик.

I. *Генитив*. 1. Беспредложен генитив.

Најнапред ќе се задржиме на значењата на генитивот што изразуваат атрибутивни односи. Во рускиот јазик во таквата конструкција се употребува најчесто именка во номинатив + именка во генитив. Во српскохрватскиот јазик значењата на оваа руска конструкција поретко се изразуваат со конструкција што се состои од именка во номинатив + именка во генитив, а почесто со конструкција од именка во номинатив, на која ѝ претходи придавка како нејзина определба. Во македонскиот јазик се можни обете конструкции: именка на која и претходи придавка, или именка во номинатив + именка во општиот падеж на која ѝ претходи предлогот *на*, што претставува еквивалент на генитивот кај синтетичките јазици, што се исто така предмет на оваа анализа. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
| --- | --- |
| система записи | систем обележавања |
| теорема Квайна | Квајнова теорема /Теорема Квајна/ |
| закон Ленца | Ленцов закон |
| меры защиты | заштитне мере |
| угол отражения | одбојни угао |

*македонски*:

| | |
| --- | --- |
| теорема на Квајн | Квајнова теорема |
| закон на Ленц | Ленцов закон |
| мерки на заштита | заштитни мерки |
| агол на одбивање | |

Генитивната синтагма може да означува и предмет на кој што преминува дејството. Тоа е објектно значење на генитивот, кој во тие случаи се употребува покрај глаголски именки, што стојат во номинатив. Спореди:

в) Синтагмите со конструкции со предлогот *од* се среќаваат во анализираните текстови во рускиот јазик поретко од синтагмите со предлогот *из*, додека во српскохрватскиот јазик таквите синтагми се почести. Тие изразуваат просторни или атрибутивни односи. Скоро сите такви синтагми од рускиот јазик се преведуваат во српскохрватскиот со синтагма во која е вклучен предлогот *од* + генитив, а во македонскиот синтагмите со кој и да е од трите предлога *из*, *от* и, како што ќе се види подолу, *с*, се преведуваат со предлогот од + општиот падеж. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
| --- | --- |
| — отклоняться *от* траектории | — удаљавати се *од* траекторије |
| — ... составить таблицу зависимости выходных сигналов *от* комбинаций входных сигналов | — . . . саставити таблицу зависности излазних сигнала *од* комбинација улзаних сигнала |

*македонски*:

— се оддалечува *од* траекторијата
— . . . да се состави таблица на зависноста на излезните сигнали *од* комбинациите на влезните сигнали

Ретки се случаите кога руската синтагма со *от* се преведува со синтагма во српскохрватскиот во која е вклучен предлогот *са* + генитив, а во македонскиот, се разбира, тука пак стои предлогот *од*. Спореди.

| *руски*: | *српскохрватски*: |
| --- | --- |
| *от* выражения не трудно перейти к форме | *са* израза није тешко прећи на облик |
| *от* этой обмотки сделано несколъко отводов | *са* тог намотаја изведено је неколико извода |

*македонски*:

*од* изразот не е тешко да се премине кон формата
*од* таа намотка изведени се неколку изводи

г) Во научниот стил на рускиот јазик карактеристична е и употребата на генитивот со други предлози за означување: а) на време; б) на некои други односи. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
| --- | --- |
| *в течение* процесса положительного полупериода | *у току* процеса позитивне полупериоде |
| *в результате* этого умножения получим | *као резултат* овог (множења) добијамо |
| *вследствие* повышения напряжения | *услед* повећања напона |

*македонски*:

— *во текот* на процесот на позитивниот полупериод
— *како релултат на* тоа множење ќе добиеме
— *како последица на* зголемувањето на напонот

Следниве предлози се употребуваат исто така со генитив. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
| --- | --- |
| *вместо* сложения | *уместо* сабирања |
| *кроме* тока | *осим* струје |
| *за исключением* этого | *осим* тога |
| *в области* науки | *у области* науке |
| *в отношении* точности | *у погледу* тачности |
| *в целях* исследования | *у циљу* истраживања |
| *в заключение* работ | *на крају* рада |
| *среди* функций двух аргументов | *међу* функцијама двају аргумената |

*македонски*:

*наместо* собирањето
*освен* струјата
*со исклучок* на тоа
*во областа* на науката
*во однос* на точноста
*на крајот* на работата
*меѓу* функциите на двата аргумента
*со цел* на проучување

Скоро сите наведени предлози, освен предлогот *среди* во српскохрватскиот јазик исто така бараат генитив.

Честа е употребата на генитивот без предлози, така што заради кондензација на текстот во рускиот, а и во српскохрватскиот јазик се појавуваат поголем број генитиви во една реченица, таканаречен синџир на генитиви. Спореди:

*руски*:

Автоматизация — замена ручного управления производственного процесса механическим управлением.

српскохрватски:

Аутоматизација је замена ручног управљања производног процеса механичким управљањем

*македонски*:

Автоматизацијата е замена на рачното управување на производниот процес со механичко управување.

Како што се гледа од горниот пример во македонскиот јазик за двата генитива од другите два анализирани јазици се употребува предлогот *на* со општиот падеж. Меѓутоа, тој стои тука само еднаш пред секој спој од придавка + именка.

II. *Акузатив*. Формите на акузатив се употребуваат покрај со значење на директен објект во двата синтетички јазици исто така и во синтагми со конструкциите со предлозите *в и на*, кои изразуваат атрибутски значења. Во српскохрватскиот тука доаѓа генитивот со предлогот *од* или без предлози. На пример:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
| --- | --- |
| масса в I г. | маса од I грама |
| два полых шара диаметров в 4,5 а мощності в 90 млн. квт. ч. | две шупље лопте пречника 4,5, а снаге од 90 милиона квт. ч. |

Во современиот руски јазик паралелно се употребуваат и формите со предлогот *в* и без предлози, а во научно-техничкиот стил најчесто само формите без предлог. Во учебниците по геометрија и математика се среќаваат формите со *в* (длина в 20м.), но исто така и паралелни беспредложни варијанти) (длина/длинов) 20 м, масса Iг).

Употребата на овие синтагми со именки во акузатив (расстояние 10м, Ускорение 0,5м (сек), кои се користат за изразување на атрибутивни односи е една од тенденциите да се создаде внатрешно-стилска норма. Во српскохрватскиот се употребува синтагмата: номинатив + предлогот *од* + број + именка во генитив еднина или множина. Спореди го горниот пример: снага од 90 милиона киловатчасова.

Со предлогот *через*, + акузатив што изразуваат просторни односи се образуваат предложни конструкции во рускиот јазик, што на српскохрватски се преведуваат или со конструкција со предлогот *кроз* + именка во акузатив (главно кога се работи за некое движење), или, како што ќе видиме, друг предлог. На пример, да ги погледаме следниве синтагми со тие конструкции:

*руски*:

все сигналы при прохождении *через* данный канал
*через* него идёт ток
при отсутствии света *через* диод проходит темновой ток

*српскохрватски*:

сви сигнали при пролазу *кроз* дати канал
*кроз* њега иде струја
у одсуству светлости *кроз* фотодиоду пролази струја мрака

*македонски*:

сите сигнали при преминувањето *низ* дадениот канал
*низ* него минува струја
во отсуство на светлина *низ* фотодиодата минува струјата на мракот

Како што се гледа од горните примери, рускиот предлог *через*, српскохрватскиот *кроз*, на македонски се преведува со соодветниот нему *низ*. Но има примери, каде што истиот предлог треба да се преведе на македонски со *преку*. Спореди:

*руски*:

наведётся положительный импульс, который *через* диод зарядит конденсатор.

*српскохрватски*:

индуковаће се позитиван импулс, који ће *кроз* диоду напунити кондензатор.

*македонски*:

ќе се индуцира позитивен импулс, кој *преку* диодата ќе го наполни кондензаторот.

Истиот предлог *через* понекогаш и во српскохрватскиот се преведува со *преко*, кој доаѓа пред именски збор во генитив. Спореди:

*руски*:

конденсатор Ц, *через* который происходит быстрый заряд...

*српскохрватски*:

Кондензатор Ц *преко* кога се брзо пуни паразитна капацитивност...

Во српскохрватскот јазик е можен и превод со инструментал без предлог. На пример:

*руски*:

выражаются *через* произведение

*српскохрватски*:

изражавају се производом

Во македонскиот во овие случаи доаѓа предлогот *со* + општиот падеж.

Поретко, руските синтагми можат да се состојат од предлогот *в* + именка во акузатив + глагол, при што тука доаѓаат главно глаголи на движење или форми изведени од нив. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| в выражение не входят | не улазе у израз |

Во македонскиот исто доаѓа *в* + општиот падеж + глагол.

Интересно е тука да се спомнат и изразите, што во рускиот јазик имаат форма со предлог, а во срохохрватскиот и македонскиот истите се без предлог. Спореди

| *руски*: | *српскохрватски*: | *македонски*: |
|---|---|---|
| в два раза больше | два пута више | два пати повеќе |

Рускиот израз пак *в два этапа* на српскохрватски се преведува со изразите *у двема етапама* или *у две етапе*, при што во последно време овој вториот повеќе се употребува. На пример:

*руски*:

Выпрамление переменного тока осуществляется *в два этапа.*

*српскохрватски*:

исправљање наизменичне струје остварује се у две етапе

Во македонскиот јазик исто така се употребува формата *во две етапи.*

*македонски*:

исправувањето на наизменичната струја се остварува *во две етапи.*

Предлогот *в* со акузатив исто така се сврзува со зборот *очередь*. Спореди:

руски:

что *в* свою *очередь* приведёт к уменьшению потенциала сетки лампы

Во српскохрватскиот јазик оваа синтагма се преведува со употреба на предлогот *са* и генитив:

што *са своје стране* води ка смањењу потенцијала решетке цеви

Во македонскиот јазик истиот израз ќе гласи *од своја страна*:

што *од своја страна* води кон намалување на потенцијалот на решетката на цевката

И во руксиот и во српскохрватскиот јазик доста ретко се употребуваат синтагми во кои се вклучени предлогот *на* + акузатив.

*руски*:

при подаче *на* счётный вход отрицательных импульсов

српскохрватски:

при довођењу на бројачки улаз негативних импулса

Во македонскиот јазик во овие случаи исто така се употребува предлогот *на* и општиот падеж.

Има случаи при кои во синтагмите во кои е вклучен предлогот на + акузатив истата конструкција се преведува со инструментал без предлог на српскохрватски јазик, а во македонскиот јазик тука доаѓа еквивалентот на инструменталот, т.е. предлогот *со* + општиот падеж. Спореди:

*руски*:

постоянные коэффициенты умножаются *на* линейные функции

српскохрватски:

константни коефициенти се множе линеарним функцијама

*македонски*:

константните коефициенти се множат *со* линеарните функции.

Во други случаи конструкцијата со предлогот *в* + акузатив од рускиот јазик се преведува во српскохрватски со предлогот *у* + локатив

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| при подстановке *в* эти функции получается | заменом у тим функцијама добијају се |

Акузативот се употребува и покрај *несмотря на*. Спореди:

| *руски* | *српскохрватски*: |
|---|---|
| *несмотря на* все искажения | *без обзира* на сва изобличења/деформације/ (или: упркос свим деформацијама) |

*македонски*:

*без оглед на* сите деформации

Во српскохрватскиот јазик може да се употреби тука и датив, покрај акузативота, во македонскиот јазик нивниот еквивалент и во едниот и во другиот случај е ист.

III. *Датив.*

Формите на дативот се користат пред сé со предлогот *к* со значење на насока на дејството или припадност. Во рускиот јазик почеста е употребата на предлогот *к* отколку во македонскиот и во српскохрватскиот. Како можни еквиваленти на руската конструкција од *к* + *датив* во српскохрватскиот се јавуваат различни предлози со различни падежи или исто така датив со предлогот *к*, како и датив без предлози. Исто така и во македонскиот постојат неколку варијанти за трансформирање на руската конструкција *к* + датив. Спореди:

| *руски*: | српскохрватски: |
|---|---|
| сводится *к математической задаче*; подключенй *к какому-либо источнику* | своди се *на математички задатак* прикључен *на неки извор* |
| — Если хоть бы *к одному входу* прикладывается низкий потенциал, то... | — Ако се макар *на један улаз* прикључи низак потенцијал... |
| — следует выход линии задержки *подключить ко входу* сумматора | — треба излаз линије кашњења *прикључити на улаз* једноцифреног сабирача |
| преобразуя *к данной форме* выражение | сводећи *израз на облик* |

Како што од наведените примери се гледа, чести се случаите на преведување на руското *к* + датив во српскохрватскиот со конструкција *на* + акузатив. Поретко се случува за истата руска конструкција во српскохрватскиот да дојде *на* + локатив. На пример:

| | |
|---|---|
| Если хотя бы *к одному из входов* приложен нулевой потенциал... | Ако је макар *на једном улазу* нулти потенцијал... |

*македонски*:

се сведува *кон математичката задача* (*на математич. задача*)
приклучен *на некој извор*
ако макар *на еден влез* се приклучи низок потенцијал
сведувајќи го изразот *кон таа форма* (*на таа форма*)
ако макар *на едниот влез* има нулти потенцијал

Како што од истите примери се гледа, во македонскиот јазик главно се можни двете варијанти: со предлогот *кон* и со предлогот *на* + општиот падеж, паралелно со задржувањето на предложната конструкција. Во некои случаи е можна и во двата јужнословенски јазици и конструкцијата: *до* + генитив во српскохрватскиот, односно *до* + општиот падеж во македонскиот. На пример:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| можно прийти к следствию | може доћи до последице |

*македонски*:

можно е да дојде *до* последицата

Интересно е исто така, дека е можно трансформирањето на конструкцијата *к* + датив од рускиот јазик во српскохрватскиот со беспредложен датив; во македонскиот, се разбира, тоа ќе бидат конструкции со *кон* + општиот падеж, или со еквивалентот на беспредложниот падеж. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| приводёт к уменьшению | води ка смањењу |
| прежде чем приступить *к* структурному синтезу | пре но што приступимо структурној синтези |
| будет принадлежать *к* тому же классу | припадаће тој истој класи |

*македонски*:

пред да се пристапи *кон* структурна синтеза
ќе припаѓа *кон* истата класа (ќе ѝ припаѓа на истата класа).

б) со предлогот *йо*, со значење на прилошка одредба. Предлогот *йо* + датив во српскохрватскиот јазик се трансформира главно во по + локатив, но постојат и други можности, како што се: *кроз* + акузатив, *йомоћу* + генитив, во македонзкиот — со нивните еквиваленти.

| *руски*: | *срйскохрвайвки*: |
|---|---|
| Импульсы колебаний с фазой *П* циркулируют *йо* кольцу параметрона. | Импулси осцилација са фазом *П* циркулишу *йо* кругу параметрона. |
| . . . построена по следующему выражению | реализована помоћу следећег израза |
| течь по проводнику | тећи кроз проводник |

*македонски*:

Импулсите на осцилациите со фазата *П* циркулираат *йо* кругот на параметронот
релизирана *со йомош* на следниот израз
тече *низ* проводникот

в) предлозите *блаīодаря*, *войреки*, *соīласно*, се употребуваат со датив и во преводот на српскохрватски, односно само со предлогот + општиот падеж на македонски јазик. На пример:

| руски | *срйскохрвайски*: |
|---|---|
| Ток. . . возникает *блаīодаря* действию электрического поля. | струја се јавља *блаīодарећи* дејству електричног поља. |
| *соīласно* закону | *йрема* закону |
| *войреки* условиям исследования | *уйркос* условима истраживања |

*македонски*:

Струјата. . . се јавува *блаīодарејќи* на дејството на електричното поле.
*сйоред* законот
*и йокрај* условите на истражувањето

IV. *Локатив.*

Формите на локатив најчесто се употребуваат со предлогот *при* за означување на времето и условите во кои се врши дејството. Конструкцијата *при* + локатив најчесто се преведува во српскохрватскиот исто така со *при* + локатив или со *за* + акузатив, или *у* + локатив. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| *при* записи функции | *при* записивању функције |
| *при* подаче на счетн и вход | *при* довођењу на бројачки улаз |
| *при* X = 0 получим | *за* X = 0 добијамо |
| *при* изучении | *у* изучавању |

*македонски*:

*при* запишување на функцијата
*при* доведување на броечкиот влез
*за* X = 0 ќе добиеме
*при* изучувањето

Се среќава и употребата на предлогот *уз* + акузатив или инструментал без предлог како синоним на конструкцијата *при* + локатив во српскохрватскиот јазик, односно *покрај* + општиот падеж во македонскиот јазик; или останува предлогот *при*:

| *рувки*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| члены *при* которых коэффициенты равны нулю | чланови уз које су коефицијенти нуле |
| *при* суперпозиции функции | суперпозицијом функције |
| *при* подстановке переменных | заменом променљивих |

*македонски*:

членовите *покрај* кои (при кои) коефициентите се еднакви на нула
*при* суперпозиција на функцијата
*при* заменување на променливите

Конструкциите со предлозите *в*, *на*, *о* + локатив од руксиот јазик главно се преведуваат со констрикции *у*, *на*, *о* + локатив во српскохрватскиот, односно *во*, *на*, *за* + општиот падеж во македонскиот. Спореди:

| *руски*: | *српскодрватски*: |
|---|---|
| Получим функцию возбуждения *в* следующей форме | добијано функцију побуде *у* следећем облику |
| схема приведена *на* рисунке | шема је дата *на* слици |
| *о* логическом синтезе | *о* логичкој синтези |

*македонвки*:

добиваме функција на побуда *во* следната форма
шемата е дадена *на* сликата
*за* логичката синтеза

Руските синтагми увеличиваться *в* объеме, уменьшаться в объеме имаат свои еквиваленти во српскохрватскоит од инфинитив + предлогот *по* + локатив: повећати се по обиму, смањивати се *по* обиму. Во македонскиот тука доаѓа предлогот *по* + општиот падеж.

Наместо *на* + локатив доаѓа во извесни случаи во српскохрватскиот *са* + инструментал, а во македонскиот *со* + општиот падеж. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| типы триггеров *на* параметронах | типови тригера *са* параметронима |
| автоматы *на* ферритах | аутомати *са* феритима |

*македонски*:

типови тригери *со* параметрони
автомати *со* ферити

V. *Инструментал*.

Формите на инструменталот, кои се употребуваат во рускиот јазик со предлозите *с*, *между*, во српскохрватскиот се трансформираат со инструментал со предлогот *са*, *међу* + инструментал, *или између* + генитив. Во македонскиот тука доаѓа *со* или *меѓу* + општиот падеж:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| Колебания *с* такой фазой действуют *между* приёмными устройствами | осцилације *са* таквом фазом делују *међу* пријемним уређајима |
| *между* определенными точками | *између* одређених тачака |

*македонски*:

осцилациите *со* таква фаза дејствуваат
*во* приемните уреди
*меѓу* определените точки

Во одделни случаи, т.е. кога именката во инструментал е во состав на пасивните конструкции, во српскохрватскиот јазик е повообичаена конструкцијата со актив, кога инструменталот се заменува со номинатив, што исто така е обично и за македонскиот јазик. Спореди:

| *руски*: | *српскохрватски*: |
|---|---|
| Впервые явление электрической защиты было обнаружено Фарадеем | Појаву електричне заштите је први открио Фарадеј |

*македонвки*:

Прв ја открил појавата на електричната заштита Фарадеј

VI. *Некои појави во врска со множината.*

Голем број именки и во рускиот и во српскохрватскиот и во македонскиот јазик што немаат множина, во научно-техничките текстови можат да ја добијат. Можно е користењето на именките со значење на материја за означување на различните нивни сорти. На пример:

| *руски*: | *српскохрватски*: | *македонски*: |
|---|---|---|
| масла | уља | масла |
| соли | соли | соли |
| минеральные воды | минералне воде | минерални води |

Со истата појава се опфатени покрај други и именките со суфиксот ние и *-ость*, што означуваат опфатност, капацитативност, сила:

| *руски*: | *српскохрватски*: | *македонски*: |
|---|---|---|
| напряжения | напони | напони |
| мощности | снаге | сили |

Во руските научно-технички текстови се зацврстила формата на генитив множина без наставка наместо со наставката *-ов*, како внатрешно стилска норма, за изразување на единици мерки, а во српскохрватскиот и во македонскиот е задржана обичната множина:

| *руски* | *срискохрватски* | *македонски*: |
|---|---|---|
| 200 ампер | 200 ампера | 200 ампери |
| 75 рентген | 75 рентгена | 75 рентгени |
| 20 вольт | 20 волти | 20 волти |

На крајот, како резултат на погоре направената анализа, сметаме дека можеме да ги изнесеме следниве заклучоци:

1. При изразување на предложно-падежните односи со предложни конструкции во рускиот, српскохрватскиот и во македонскиот јазик, во научниот стил има поголеми разлики во употребата на одделните падежи, и особено на определени предлози покрај падежите во двата синтетички јазици, отколку во општолитературниот.

2. Во македонскиот јазик и како еквиваленти на беспредложните падежи и на падежите со предлози од двата синтетички јазици, се употребуваат предложни конструкции од предлог + општиот падеж, што, се разбира, ни најмалку не ги намалува точноста, прецизноста и јасноста на изразот во овој аналитички по својата структура јазик.

3. Обично, за конструкција од еден ист предлог со определен падеж од рускиот јазик одговараат конструкции со повеќе варијанти во српскохрватскиот, и исто така повеќе конструкции во македонскиот јазик.

4. Евидентно е создавањето на внатрешно-стилска норма на научно-техничкиот стил во сите три јазици. Може да се забележи, меѓутоа, дека во рускиот јазик оваа појава е најмногу изразена.

## ЛИТЕРАТУРА

1. О. Д. Митрофанова: Научный стиль речи: Проблемы обучения ,,Русский язык, Москва, 1976.

2. А. Н. Васильева: Курс лекций по стилистике русского языка, Научный стиль речи ,,Русский язык", Москва, 1967.

3. Нрограмма по русскому языку для иностранных учащихся, обучающихся в средних спецFile учебных заведениях СССР, и методические указания к ней. ,,Русский язык", Москва, 1976.

4. Программа по русскому языку для учащихся зарубежных вузов естественно-технического профиля (продвинутый этап обучения), ,,Русский язык", Москва, 1977.

5. В. С. Девятайкина, Н. М. Кариохина: Сборник упражнений по синтаксису научной речи для физиков /для студентов иностранцев), Издательство Московского университета, 1974.

6. Н. Ф. Егорова, О. Д. Карабак, С. П. Курганова, Н. М. Лариохина: Сборник уиражнений по синтаксису научной речи. Учебное пособие. ,,Русский язык", 1975.

7. М. П. Сенкевич: Стилистика научной речи и литературное редактирование научных произведений. Москва. „Высшая шокла", 1976.

8. М. Н. Лариохина, Вопросы синтаксиса научного стиля речи (Анализ некоторых структур простого предложения). „Русский язык“, Москва, 1979.

9. М. Најческа-Сидоровска: К сопоставительному изучению падежей русского языка и их македонских эквивалентов. В сборнике: „Вопросы методологии и методики описания русского языка в сопоставлинии с родным: МАПРЯЛ, Загреб, 1975, стр. 140—145.

10. Богољуб Станковић: Синтаксичке особености научно-стручног стила и настава руског језика у другој фази средњег усмереног образовања. Живи језици, 1—2, стр. 100—117. Изд.: Друштво за стране језике и књижевности, Београд, 1982.

УДК 82.09+886.6—95 (049.3)

## ОД ОТУЃЕНОСТ КОН СЛОБОДАТА

**Вера Јанева-Стојановиќ: „Метафори на отуѓувањето“; Македонска книга, 1982**

Книгата есеистички текстови на Вера Јанева-Стојановиќ, „Метафори на отуѓувањето“, носи во себе една мошне видлива доза на кохерентност, како знак на несомнена доследност во насочувањето на интересот кон определен круг теми и проблеми од полето на литературното творештво. Во книгата се поместени текстови што се однесуваат на дела на Франц Кафка, Карел Чапек, Иво Андриќ, Кочо Рацин, Франтишек Халас, Живко Чинго, Милан Кундера и Винцент Шикула. На прв поглед — тоа се писатели меѓу кои тешко да може да се најдат поврзувачки нишки, но авторот на книгата тоа сепак успева да го стори со многу убедливост и умелост, почитувајќи ги притоа различностите што произлегуваат од нивната припадност на разни временски периоди, разни книжевни правци и разни национални литератури, но и откривајќи во нивните дела такви белези, што ги премостуваат овие разлики и ги прават овие писатели во некои нивни творечки мигови блиски и сродни. Вера Јанева-Стојановиќ не оди, притоа, кон нивно вештачко, механичко, насилно поврзување.

Таа наоѓа меѓу тие писатели, меѓу нивните дела, суптилни, на прв поглед невидливи, но сепак значајни сродности кои прават тие писатели и тие дела во еден миг, по прочитувањето на книгата, да станат во нашите очи епизоди на едно континуирано определување за некои човечки вредности во областа на уметноста на зборот. Авторот на книгата ја дефинира таа сродност како „интерес за проблемот на отуѓувањето на човековата личност“. Сфаќајќи го овој проблем во светлината на Марксовите поставки за алиенацијата на човекот во условите на стоковното производство, Вера Јанева—Стојановиќ ги наоѓа знаците на ова одделување од вистинската човекова природа

и на носталгијата по изгубената способност за пречекорување на границата што го дели човекот од самиот себе и од другите во повеќе уметнички дела, во психологијата на нивните личности и во ситуациите што ги окружуваат. Со помош на една мошне изнијансирана анализа, авторот на книгата ги открива трагите на свеста за овој застрашувачки процес на дехуманизација, на свеста што пробива низ насоченоста на пораките што струи од уметничките дела за кои тука станува збор. Така, според авторот, гротескните слики од новелата „Преобразба" на Франц Кафка „ја симболизираат трагиката на човечката единка во состојба на крајна отфрленост, отуѓеност и осаменост". За Вера Јанева — Стојановиќ, во творештвото на Карел Чапек е „дадена една гротескна визија на човекот во еден обесчовечен и опредметен свет". Просторот во кој се движат личностите од песната „Старите жени" на Франтишек Халас, се открива, со помошта на анализата што Вера Јанева — Стојановиќ ја прави „во сета своја отуѓеност и непријателство". Во романот „Шега" на Милан Кундера, овој писател, според авторот на книгата „го истакнува проблемот на отуѓувањето во неговиот посебен облик — самоизмамување".

Интересот за проблемот на алиенацијата доаѓа на толку истакнато место во овие текстови, пред сè поради тоа што авторот во средиштето на своите разгледувања го поставува односот помеѓу писателот и општеството. Во основата на овие пристапи секогаш стои потрагата по знаците на општествениот статус на писателот, потрага по последиците на неговото сфаќање за врските што постојат помеѓу него и средината што го окружува. Ова инсистирање врз социолошката детерминираност на уметничкото дело носи, се разбира, во себе свои опасности —поедноставување на тој однос упаѓање води во упростените шеми на теоријата на одразот. Но,Вера Јанева-Стојановиќ успева да ги избегне тие опасности, пред сè благодарејќи на својот усет за естетската страна на уметничкото дело, а исто така благодарејќи на прифаќањето и почитувањето на плуралитетот на компоненти од кои тоа е составено. Како резултат на тоа, ние добиваме во текстовите на Вера Јанева — Стојановиќ, анализи на книжевни дела кои не го одделуваат и фетишизираат социолошкиот аспект, туку органски и природно го вклопуваат во еден приод кој се заснова врз согледување на уметничкото дело од разни негови страни, во сето богатство на неговите можни поттици и значења.

Според Вера Јанева—Стојановиќ сликањето на ,отуѓената стварност најчесто бара создавање на метафорично-гротескна форма на таа стварност во уметничкото дело. Но, дали тогаш тоа дело е отуѓено? Тука доаѓа на показ парадоксот на уметничкото творештво: во таквите случаи, мошне често, добиваме длабоко хуманистички дела кои, всушност, се борат про-

тив алиенацијата. Или, како што авторот на оваа книга вели, зборувајќи за творештвото на Карел Чапек, „отуѓувањето е креирано на тој начин што современиот свет ни се претставува како нешто што треба да се измени, како состојба на негативност што треба да се негира“.

Алиенацијата не резултира, во делата што авторот на книгава ги разгледува, само со сликање на отуѓениот свет, само со предавање на осамени судбини, дехуманизирани односи, безизлезни ситуации. Таа тука ја раѓа и својата спротивност — сонот за слободата, за повторно воспоставеното единство помеѓу човекот и природата, човекот и заедницата, човекот и неговата свест. Вера Јанева — Стојановиќ тоа мошне вдахновено и прецизно го анализира низ симболите на морето во расказот „Летување на југ“ од Иво Андриќ и на езерото во романот „Голема-та вода“ од Живко Чинго, каде што овие водни пространства во свеста на личностите од делата се всушност олицетворенија на тој незадржлив човеков стремеж кон апсолутната слобода. Особено текстовите за романот на Чинго отвораат пред нас бројни сознанија, мошне значајни за согледувањето на поливалентното значење на ова дело.

Во оваа книга Вера Јанева — Стојановиќ покажува особен интерес кон писателите и делата што произлегуваат од експресионизмот или инклинираат кон него. Несомнено, во врска со тоа е и интересот кон гротеската а и кон спојот на две компоненти во прозата — епската и лирската — што резултира со лиризирана проза. Низ бројни нишки, овие области се спојуваат со главната тема — со истражувањето на начините низ кои елементите на една отуѓена стварност се преточуваат во уметничкото дело. Така, оваа книга, чии текстови се пишувани во тек на повеќе години, се заокружува во една природна и логична целина, чие единство, покрај ова, е осигурано и од единствениот став и усет за естетските вредности. Со широко познавање на теоретската литература, со сензибилност и мерка, Вера Јанева — Стојановиќ ја спроведува анализата на уметничките дела, одбрани според еден мошне индивидуален афинитет, но тоа никогаш не е само анализа заради анализа: низ оваа постапка авторот речиси секогаш доаѓа до откривање на еден нов поглед на делото, до укажување на суштинската негова порака.

Во „Метафори на отуѓувањето“, Вера Јанева — Стојановиќ остварува убав спој на естетски усет и научна акрибија, движејќи се низ просторите на југословенските и странските литератури. Таа со иста стручност и иста продлабоченост пишува за Кафка и за Андриќ, за Чапек и за Рацин, за Кундера и за Чинго, давајќи и на нашата книжевна наука една ерудиција, обавестеност и широчина, толку потребни во овој миг на нашата култура.

Влада Урошевиќ

УДК 882.09 (049.3)

## ПРОСТОРОТ НА ЕДНА МИСЛА

Излезената во 1981 година, во издание на „Култура" од Скопје, книга на проф. д-р Милан Ѓурчинов „Достоевски", претставува богат по својата содржина труд и вреден прилог кон достигањата на науката за големиот руски писател Ф. М. Достоевски, во кој авторот, повеќегодишен изучувач и толкувач на делото на Достоевски го задржува своето внимание врз централните проблеми од творештвото и најважните појави од животната и идејната биографија на авторот на „Идиот", „Нечисти сили", „Злостор и казна", „Браќа Карамазови".

Својот приод кон различните аспекти и кон сложеноста на тие проблеми и појави, авторот на книгата за Достоевски го реализира низ една оригинална концепција на својот труд, која одразува воедно и една мошне темелна информираност за многубројните прашања што возникнувале пред изучувачите на животот и делото на Достоевски.

Книгата ја составуваат три огледи: 1) Ф. М. Достоевски и неговиот антинихилистички роман „Нечисти сили"; 2) Буна, пораз, тага низ велеградските самраци („Злостор и казна") и 3) Достоевски.

Во воведното поглавје од првиот оглед („Достоевски и Нечаев") накусо се изложуваат животописот и историјата на случајот на Нечаев како повод за создавањето на романот „Нечисти сили" — сфаќањата на Нечаев за начините и методите за остварување на револуцијата, принципите на внатрешната организација на револуционерната работа, пандеструкцијата како темелна мисла во програмата на Нечаев, сфаќањето на Нечаев за личните квалитети на револуционерот, општествените слоеви на кои им се обраќа Нечаев, обземен од својата пандеструктивна идеја, како на свои сојузници и тн. Укажувајќи понатаму на тоа, дека иако теоријата на Нечаев, посебно неговата методологија, немаат никаква допирна точка со движењето на руските револуционерни демократи и оти „нечаевштината" останува осамена појава во руското револуционерно дви-

жење, М. Ѓурчинов потсетува дека Нечаев не се разгледува „како осамен куриозум чија дејност ѝ припаѓа на архивата на криминалистичкото одделение“, туку како појава „многу посложена во својата суштина“, која ѝ припаѓа на „општествената историја“. Оттука „Нечаев станува посфатлив“, а „проникнувањето на неговата доктрина во револуционерното движење на Русија од 70-те години поразбирливо, кога ќе се разгледа врз планот на неговата соработка со рускиот анархизам“. Во заклучок се нагласува дека „Достоевски ја зел дејноста на Нечаев како симбол на сета револуционерна Русија и над неа го изрекол својот немилосрден суд полн со жолчна иронија“.

Поминувајќи потоа, во поглавјето „Просторот на една мисла“, кон идејно-филозофските погледи на Достоевски, авторот на книгата определува дека „Достоевски е секогаш распнат меѓу две големи идеи — идејата на атеизмот и идејата на религиозноста“. Но и покрај настојувањата на историчарите на книжевноста да го поделат на две хипотези. „Достоевски е единствен; единствен е во своето колебање меѓу безбожноста и христијанството, во своето сомневање, во својата најдлабока и најискрена желба да го приведе човека кон доброто“. Во врска со тоа прашање, за идеолошката ориентација на Достоевски, М. Ѓурчинов укажува дека тоа обично се заострува до таа мера, што се поставува во форма: на кого му припаѓа идејното и уметничкото дело на Достоевски — на револуцијата или на реакцијата, потсетувајќи и на познатото делење на животот и работата на Достоевски на два периода: периодот на припадноста на Достоевски на кругот на прогресивната интелигенција и периодот во кој писателот поминува во таборот на реакцијата. Настојувјќи да покаже дека идејниот пат на Достоевски бил многу посложен одошто обично се мисли, Ѓурчинов укажува на тоа дека изучувачите што се стремат на сѐ да му одредат стриктни и непроменливи граници, обично се сопнуваат на прашањето за наглата идејна преориентација на Достоевски. „Необично сложените патишта по кои минувала мислата на Достоевски не треба да нѐ доведуваат во забуна . . . сите освоени височини до кои достигна, неговата мисла ги совладувала“, потцртува Ѓурчинов, „низ грчовита борба со противмотивите со кои и самиот беше исполнет“.

Разгледувајќи го романот „Нечисти сили“ како „крупно обвинување против револуциите и револуционерите“, тој меѓутоа констатира дека „Достоевски не го интересира економската или социјалната суштина на револуцијата. Тој неа ја разгледува речиси исклучиво од религиозна и етичка страна“. Во оваа смисла, добар дел од најдобрите романи на писателот „се засновани врз конфликтот на сомневањето и рамнодушноста со верата“, а и „проблемот на нихилизмот за Достоевски е во голема мера религиозен проблем“. Определувајќи ги цен-

тралните прашања што го преокупирале Достоевски како мислител, Ѓурчинов нагласува: „Размислувањата за човековата природа, за нејзината ирационалност и бескрајната вера во Христос претставуваат основа на филозофските погледи на Достоевски".

Мислите пак за големата мисија на Русија во иднината, за „новиот збор" што ќе ѝ го каже таа на Европа и на целото човештво, „ја составуваат нивната натамошна и последна консеквенца".

Третото поглавје, „Како настанал романот „Нечисти сили", ја проследува творечката историја на познатиот роман на Достоевски — врската на концепцијата на „Нечисти сили" со паралелните замисли и со еволуцијата на работата над некои други дела на писателот од тој период, преиспитувањата и измените на планот на делото до фазата на созревањето на неговата замисла, мачителните размислувања и дилеми сврзани со работата над него.

„Ликовите во романот" го завршуваат огледот за „Нечисти сили". На анализата на ликовите овде ѝ се дава поголем простор — почнувајќи од сестрано насликаниот лик на „наивниот либерал од четириесеттите години" Степан Трофимович Верховенски; преку „оригиналната и необична појава" на Кирилов; понатаму, „најпотполниот изразител на погледите на авторот", Иван Шатов; „најдлабоко дадениот по психолошкиот зафат" лик на Николај Ставрогин; портретот на Кармазинов, „злобна и пакосна карикатура на И. С. Тургенев" и најпосле, ликот на јунакот — „директен причинител . . . на пеколниот хаос" што се одиграл во дотогаш мирното гратче — младиот Верховенски, Петар Степанович Верховенски.

Притоа во карактеристиката и оценката на личностите се поаѓа од идејно-тематскиот карактер на романот „Нечисти сили", замислен како „широка панорама на рускиот нихилизам", па следствено на тоа и неговите јунаци се поделуваат во две групи: едната, што ја сочинуваат личности кај кои нихилизмот се развива во внатрешната, психолошка и филозофска сфера и предизвикува „тешки разурнувања во самите нив" (Степан Трофимович Верховенски, Кирилов, Шатов, Ставрогин) и другата, кај која идејното определување на нихилизмот се изразува во надворешниот активитет, во деструкциите што ги вршат" (Петар Степанович Верховенски, Љамшин, Шигаљов, Еркељ); „првите се разурнати, уништени од нихилизмот, вторите — разурнуваат, уништуваат".

На анализата на романот „Злостор и казна" во вториот оглед: „Буна, пораз, тага низ велеградските самраци" ѝ се приоѓа од определбите „најкарактеристично, најкомплетно и најзначајно" дело на Достоевски. „Сето напишано до „Злостор и казна" изгледа како подготовки, материјал, присобирање на сили-

те, градење на основите врз кои треба да израсне синтезата, врвот". Ликот на Расколников се толкува со онаа „исклучителна комплексност" на ликовите кај Достоевски „под диктатот на која неговиот јунак минува низ дисконтинуираната линија на бесконечните колебања, паѓања, свиоци". Врз анализата на ликот на Расколников се прават изводите за „неспоредливоста" на визионерската сила на Достоевски да го наслика „многуобличјето" на човекот. „Отровниот излив на и д е ј а т а се растура низ неговите жили за да го замати неговиот дух и да ја крене неговата рака на з л о с т о р". Крајот на романот со „религиозното просветлување" на злосторникот, треба да ги среди безбројните јазли во кои се расплетуваат и мрсат конците, но тој „авторски крај", „наметнат и идеолошки тенденциозен, најмалку е она што кај Достоевски сè уште продолжува да нè опседнува". Тоа што толку силно обзема и понесува кај големиот уметник, авторот на книгата за Достоевски го гледа во она „комплексно контрапунктирање на една навидум обична и делнична тема позајмена од криминалистичката хроника на дневниот печат", во оној „контрапункт кој од стереотипниот мотив создава драматичен вријавец од побуди, страсти и посегања што имплицираат социолошки, етички, филозофски и метафизички значења преку кои конкретната историја и често тривијалниот случај се појавуваат во една општочовечка, судбинска и универзална светлина".

Концепцијата на книгата на М. Ѓурчинов „Достоевски", како целост, ги напушта познатите традиционални шеми на композиционите постројки на трудовите од овој вид (живот, творештво, заклучок). Враќајќи ѝ се во третиот, последен оглед (ДОСТОЕВСКИ) на животната и творечката биографија на писателот, овојпат во еден целосен хронолошки вид, почнувајќи од раѓањето па до неговата смрт и од неговиот книжевен деби со „Бедни луѓе" до последниот роман „Браќата Карамазови", авторот на книгата за Достоевски таквата своја постапка ја доведува во функција на уште поизразено заемно проникнување и дообјаснување на интерпретациите и расветлувањата на фундаменталните проблеми од творештвото и на појавите од животот и идејната еволуција на големиот писател и мислител.

На крајот,како посебен прилог кон книгата „Достоевски" се даваат: Хронологијата на животот и творештвото на Ф. М. Достоевски и Библиографската белешка.

Евтим Кафеџиски

УДК 882.015.036.1 (049.3)

В. И. КУЛЕШОВ:

„Натуралната школа во руската литература на XIX в“.
Москва, 1982 год.

Во „Историјата на руската критика“, авторот В. Кулешов ја определува натуралната школа како прв подефиниран облик на реализмот во Русија. Тој изразува сомневање во постоење на некаква вистинска школа, но согледува дека нешто сепак ги обединувало писателите во Петроград околу „таткото на школото Гогољ“ и нејзиниот духовен водач и идеолог Белински. Овие свои ставови, В. Кулешов поопширно ги развива во книгата: „Натуралната школа во руската литература на XIX век“, го насочува вниманието кон некои прашања сврзани со формирањето и развитокот на овој литературен правец. Тој ја разгледува врската на школата со творештвото на Гогољ и писателите од „гоголевскиот правец“, ги определува основните насоки и ги утврдува водечките жанрови и принципи на уметничката типизација во творештвото на писателите од таа литературна школа.

Имајќи ги во вид сите претходни сознанија, авторот го утврдува местото и значењето на натуралната школа во историјата на реализмот, шематски точно ги согледува временските рамки и општествените услови во кои таа постои.

Во првиот дел од книгата, се разработува историјата на натуралната школа, а во вториот — творечките проблеми: уметничкиот метод, жанровите, темите, јунаците и стилот.

Терминот „натурална школа“, по Кулешов, содржи два поима во себе: реализам и натурализам. За авторот е главно тоа, што со натуралната школа се почувствувале првите победи на реализмот во масовното творештво на младите писатели, дека главен правец во школата бил реалистичкиот.

Во врска со уточнувањето на хронолошките граници на натуралната школа, авторот смета дека не е прецизиран составот на нејзините учесници и нејзината внатрешна структура, не се издвоени стадиумите во нејзината еволуција и типолош-

ките, општите црти на методот, стилот на различните писатели што влегуваат во нејзиниот состав. Тој укажува на фактот дека школата се јавува во 40-те години, а во тоа време во нејзиниот состав не влегувале сите реалисти и натуралисти, како А. Н. Островски, А. Ф. Писемски, И. Т. Кокорев и др. Главно за авторот е утврдувањето на она општо што им е заедничко и што ги обединува различните писатели од оваа школа.

Со особено внимание се разгледува социјалната проблематика на творештвото на писателите од натуралната школа. Особено место му се доделува на разночинецот В. Г. Белински, кој се наоѓа на чело на револуционерно-демократскиот правец и „кој бил и останал вистински водач“ на ова движење. Според Кулешов, Белински ги формулира основните закони на реалистичката естетика.

Напоредно со претставниците, авторот ги разгледува и противниците на натуралната школа од таканаречената „официјална народност“ (Шевирјов и Погодин), од словенофилите (Хомјаков, И. Киреевски, К. Аксаков), приврзаниците на т.н. „чиста уметност“ кои остро полемизираат од страниците на списанијата: „Татковински записки“, „Современик“ и „Москвитјанин“.

В. Кулешов ја разгледува и застапеноста на определени жанрови кај писателите од овој правец. Тој смета дека најкарактеристичен жанр за школата е физиолошката цртичка (очерк).

Кога зборува за традициите и новаторството на натуралната школа, В. Кулешов укажува дека Белински и неговите современици не обрнале доволно внимание на врската на натуралната школа со А. С. Пушкин и Лермонтов. Авторот нагласува дека критичарот Ап. Григорјев имал свое оригинално сфаќање за врската на школата со Лермонтов, при што сметал дека школата не ја создал само Гоголь. Во врска со ова се укажува на потребата од широкото теоретско-типолошко осмислување на таа традиција.

Во заклучокот, В. Кулешов подвлекува дека називот „натурална школа“ не асоцира на вечно свежиот впечаток за целосната победа на критичкиот реализам во руската литература.

Ружица Јанчулева

УДК 82.091.09

**Д-р Ташко Белчев: КНИЖЕВНИ ПАРАЛЕЛИ**

Книгата КНИЖЕВНИ ПАРАЛЕЛИ од македонскиот полонист д-р Ташко Белчев — издание: НИО „Студентски збор", Скопје, 1982 — интересна е пред сè како показател на мошне широкиот и разновиден научен интерес на авторот кој од просторните паралели на историјата на литературата самоуверено се пренесува и во пределите на прилично усложнетата историја на Балканот, во која истражува и објаснува моменти што се рефлектираат во литературите на небалканските словенски народи.

На 333 страници (околу 33 авторски табаци) објавени се 16 помали и поголеми студии што можат да бидат распоредени во 6 тематски области:

1. МАКЕДОНСКО-РУСКИ ВРСКИ кон кои можат да бидат однесени студиите — „За заемните влијанија на литературите и за романтизмот во македонската литература", „К. Миладинов и Жуковски" и „Првиот период од творештвото на Пушкин и К. Миладинов со „Т'га за југ".

2. ЧИСТА РУСИСТИКА — „Евгениј Онегин", „Николај Асеев, живот и творештво" и „Првите чекори на Николај Асеев во поезијата".

3. МАКЕДОНСКО-ПОЛСКИ ВРСКИ на кои им се посветени студиите „Михаил Чајковски мисионер на словенофилството во редовите на политичката агенција на кн. Адам Чарториски" и „Крџали" и „Босна" — романи со балканска проблематика".

4. ЧИСТА ПОЛОНИСТИКА: „Литературната група „Скамандер" и Владислав Броњевски", „Крашевски корифеј на полскиот социјален роман во периодот на романтизмот" и „Неореализмот во полската литература".

5. На тема од СОВРЕМЕНАТА МАКЕДОНСКА ЛИТЕРАТУРА се однесува статијата „Мартирологијата — централна тема во „Црно семе" од Ташко Георгиевски".

6. Резултат од упорни архивски истражувања на авторот се статиите од областа на МАКЕДОНСКАТА И БАЛКАНСКА ИСТОРИЈА — „Филики етерија" и учеството на Македонците во неа", „Воените мемоари на Димитар Македонски" и „За Димитар Македонски (т.е. за неговите тетрадки)" во кои се презентирани нови, непознати факти за учеството на Македонците во ослободителните борби на соседните народи, за нивната способност да се вградуваат во таа борба и го даваат својот придонес во создавањето и во развитокот на историјата.

Низ текстовите провејува невообичаен ентусијазам. Бројните факти и научни согледувања понекогаш се во сенка на една исто така невообичаена категоричност на судовите што, понекогаш, ја отежнува комуникацијата со авторот.

*Д. Б.*

УДК 840—3.09 (049.3)

## ДИЈАЛЕКТИЧКО ПРОНИКНУВАЊЕ НА ДВЕ КУЛТУРИ

*Француско-југословенски компаративни согледувања на Михаило Павловиќ* / Две комплементарни студии: „Југословенске теме у француској прози“, Институт за књижевност и уметност, Београд, 1982, „Од погледа до текста“, Народна књига, Београд 1983/.

Кога при крајот на 1982 година во нашата јавност се појави студијата на еминентниот југословенски романист, книжевен историчар и професор на Универзитетот во Белград, д-р Михаило Павловиќ, *Југословенски теми во француската проза*, како посебна книга од едицијата „Студии и расправи“ на Институтот за книжевност и уметност при истиот Универзитет, југословенската историографија на странските книжевности се здоби со еден од ретките научни трудови што, низ својот широк енциклопедиски пристап во однос на материјата и компаративна перспектива во однос на методот, понуди своевидно богато и ново осветлување на француско-југословенските книжевни и културни проникнувања, идејно остварено во духот на југословенското заедништво и на меѓународните доближувања.

Професорот Михаило Павловиќ како темелен познавач на оваа проблематика и, инаку, познат по своите квалитети на субтилен аналитичар на книжевните дела, даде овде еден обемен преглед на оној фонд од француската книжевност што можеме да го наречеме *Југословенско поглавје* бидејќи писателите што би ги вклучиле овде, во нивниот книжевен опус обработуваат југословенска тематика, по разни поводи и со многувидна инспирација во основата. Посебно е проследена патописната литература, но исто така и уметничките дела главно со романескнен карактер, почнувајќи од првите вакви француски текстови на Џустиниана Вин (1788), преку оние на Шарл Нодје, Оноре де Балзак, Шарлот де Сор, Арман Помје, Жорж Санд, Пол Февал, Алфонс Доде, Пјер Лоти, Ежен де Керцоло,

Жил Верн, Жан Дорнис, Утис, Елемир Бурж, Констан Амеро, Пјер Д'Еспања до Гијом Аполинер. Воопшто, проследен е еден временски простор што се протега до првите децении на XX век, низ мноштво литературни и вонлитературни мотиви што ја претставуваат југословенската цивилизација низ податоци од историско-географски, до етнолошки, фолклорен и книжевен карактер, со печат на „локална боја" и егзотизам од овој дел на Балканот, сѐ уште дотогаш малку познат за француската јавност. Македонија исто така наоѓа овде едно откривање богато илустрирано со животни вистини, сѐ до оние крвави предилинденски денови што француските писатели ги забележале во нивните дела за да ја опоменат „официјална Европа која не сака ништо да знае" за тоа „силно македонско револуционерно вриење" (од книгата на Пјер д'Еспања, *Avant le massacre — Пред колежот,* 1902).

Концепциските и композициските особини на оваа студија на М. Павловиќ се поврзуваат и се комплетираат со вториот негов труд *Од Поглед до текст* што всушност претставува интегрален дел на првата студија, како воведен и општ дел, но кој, поради материјални тешкотии се појави дури по една година, во декември 1983 година, во издание на „Народна књига" од Белград. Овде, на своевиден начин, преку еден репрезентативен избор на оригинални француски текстови за нашите народи и краишта, во временски распон од цели десет столетија и со напореден превод на српскохрватски јазик, пропратени со одмерениот критички суд и акрибија на авторот, се пружа пресек на интересот на Французите за југословенскиот свет, неговата историја, социологија, книжевна историја, етнографија, географија, политика итн. Ваквиот потфат, иако концепциски во извесна смисла се надоврзува на слични трагања по текстовите на француските патеписци од XVI и XVII век на Радован Самарџиќ и Мидхат Шамиќ, претставува оригинален прилог, еден од првите што се подеднакво корисни и интересни и за Французите и за Југословените, за добрите познавачи на овие контакти меѓу двете култури, како и за наполно неупатените широки кругови на читатели.

Разновидни во жанровска и тематска смисла, овие текстови имаат и научни и книжевни цели, а по бројот на опфатените француски автори, го надминуваат обемот од првата студија како и определбата за сведување на изборот исклучиво на романескниот жанр. Водејќи сметка за потребите и на двете читателски публики, и француската и југословенската, авторот дава *Предговор* кон оваа своевидна *Антологија,* како преглед на бројните француски дела сврзани со теми од нашето поднебје со документарна и книжевна вредност, најчесто патописи, мемоарски и епистоларни списи, истории и хроники, дипломатски и новинарски извештаи, но и уметнички творби, овој

пат на романсиери, поети, драмски писатели, есеисти до научници од секаков вид.

Опфатени се вкупно 41 текст, од најстари времиња — IX век — и првите средби на наследниците на Карло Велики со Јужните Словени, до Првата светска војна кога контактите меѓу двата народи стануваат поинтензивни, а сведоштвата уште побројни што всушност и го определува авторот, за да не ја намали репрезентативната вредност на книгата, да се запре на 1914 год. Се нижат описи, впечатоци, размислувања сврзани со нашите краишта и народи, од првиот пишан текст во *Аналите* на Псеудо-Егинхард до многу непознати на јавноста странци до кои авторот дошол работејќи долги години во архивите и книжевните трезори на богатата француска литература. Сите народи и народности на Југославија овде ќе најдат француски сведоштва за себе, а за Македонците авторот ќе наведе и еден текст од осведочениот француски пријател Виктор Берар кој, со неспорна заложба за реализирање на македонските вековни исчекувања, ќе ја прикаже нивната реална положба при крајот на XIX век: *Бидејќи Монастир (Битола) е главен град на Македонија, сосем е разбирливо зошто народите што се караат околу таа покраина, како и другите, од него направиле центар на своите интриги. Русија, Австрија, Грција, Србија држат во него свои конзули, а Бугарија агенти*". (од статијата на Виктор Берард: *A travers la Macédoine slave*, во „Revue des Deux Mondes, t. CXIV, 1892, стр. 551—578, цитирано според *Антологијата* на М. Павловиќ, стр. 473).

Покрај текстови од ваков карактер, во *Антологијата* се вклучени и некои од првите научни осврти на основоположниците на француската славистика, меѓу кои Жан Шено, Огист Дозон, Барон Фердинанд д'Екстен, Селест Куријер, како и на пионерите на францускаta компаративистика Клод Фориел и Едуард Лабуле и на францускаta историска наука Сен-Рене Тајандје.

За вредноста на овој труд многу придонесуваат и студиозните коментари на М. Павловиќ кон секој автор на текстот, како и воведните осврти и објаснувањата при дното на страниците кои понекогаш се неопходни за да се разбере оригиналниот материјал кој, често, во својата сочувана форма, крие енигми за неупатениот читател. Преводот на текстовите исто така остава впечаток на грижливост, со крајно почитување на изворникот (сочувана е и формата на поезијата,што е реткоскт при вакви избори). Кога ќе се земе предвид и фактот дека многу неправедно заборавени книжевници и петеписци овде го нашле своето заслужено место, *Антологијата* добива уште повеќе во своето богатство, оригиналност и значење.

Совесноста со која авторот пришол кон припремите за овој избор и макотрпниот труд кој барал претходно изострени

вредносни критериуми и мерила, во резултат дале дело што претставува вистинско „откривање“, како што се искажале и рецензентите Радивоје Константиновиќ и Драгиша Витошевиќ. Такви се, впрочем и другите трудови на овој еминентен претставник на југословенската романистика што опфаќаат, покрај студии од потесната негова специјалност сврзана со делото на Гијом Аполинер, и бројни прилози од историјата на француската книжевност од периодот помеѓу двете војни, до складните споеви на историски синтези и критички анализи во поглавјата што ги подготвил како соработник или како самостоен автор на повеќе учебници од областа на француската книжевност. Француската и југословенската култура и книжевност му должат многу на М. Павловиќ и за неговата преведувачка дејност, за бројните дела на Бодлер, Колет, Аполинер, Сипервиел, Сименон и др. преточени на убав српскохрватски јазик.

Ваквото двојазично дело што е реткост, а меѓутоа од голема корист во недостиг на оригиналните француски дела во нашата средина, како богат изворен материјал, претставува вистински предизвик и за практични цели како што се јазичните вежби при напореден превод за заинтересираните полиглоти, и за строго научни истражувања за стручњаците од повеќе области. Заедно со претходната студија, како два труда комплементарни еден со друг, двете книги успешно остваруваат најмалку две основни намени: од една страна, високата стручност на авторот чини од нив единствена критичка историја на една голема книжевност како што е француската, од друга страна пак, богатите книжевни сведоштва од едниот народ за другиот, како мост за доближување и меѓусебно разбирање, пружаат и показ и поттик истовремено за дијалектичкото проникнување на двете култури.

Лилјана Тодорова

# ХРОНИКА

## ТРЕТ КОНГРЕС НА СОЈУЗОТ НА ДРУШТВАТА ЗА ПРИМЕНЕТА ЛИНГВИСТИКА НА ЈУГОСЛАВИЈА

На Филолозофскиот факултет во Сараево од 2 до 4 јуни 1983 г. се одржа III конгрес на Сојузот на друштвата за применета лингвистика на Југославија. Конгресот работеше во 6 секции (стандардизација, учење на јазиците — секции А и Б, преведување, повеќејазичност и контрастивна анализа) во кои беа прочитани над 150 реферати на лингвисти од сите краеви на Југославија. Најмногу реферати беа прочитани во секциите за учење на јазиците (65) и контрастивна анализа (38), што сведочи и за определеноста на интересот на членовите во Друштвата за применета лингвистика.

Македонските лингвисти настапија со 17 реферати. Од Катедрата за источнословенски и западнословенски јазици и книжевности на Конгресот присуствуваа тројца претставници, а беа прочитани два реферата и тоа на: Спиро Накев: „Планирање на наставата по странски јазик" и заедничкиот реферат на Д. Бошков, М. Каранфиловски, М. Пашоска и Р. Јанчулева: „Можностите за преведување на некои особености на современиот руски литературен јазик".

УДК 882—31.09 (063) (049.3)

## МЕЃУНАРОДЕН СИМПОЗИУМ ЗА ДОСТОЕВСКИ

Прикриеното местенце Серизи ла Сал недалеку од Ламанш ужива светски углед, заради својот Меѓународен културен центар, сместен во стариот замок, кој потекнува уште од XI век. Во него повеќе од три децении катагодина од јуни до септември се одржуваат научни собири со најразлична тематика и со учество на претставници од целиот свет. Така во него досега се расправало за великаните на литературата (Марсел Пруст, Андре Жид, Пол Валери, Вирџинија Вулф, Борис Пастернак) и филозофијата (Фридрих Ниче), за поширока литературно-исто-

риска проблематика (натурализмот, новата критика, францускиот структурализам, модерниот театар), но и за проблемите на сексуалноста, новата слика на светот, деколонизацијата, демонологијата и сл. Центарот веќе има подготвено програма и за наредната, 1984 година. Освен поширока дискусија за Иго и Селан, тој предвидува и разгледување на темите: „Историјата и филозофијата", „1984 година и модерната контраутопија", „Граѓанинот на утрешницата и јазиците", „Што е тоа софистика?"

Замокот во Серизи ла Сал неодамна беше домаќин и на учесниците на Петтиот меѓународен симпозиум за Достоевски, што го организира Меѓународното друштво за проучување на творештвото на Достоевски.

Организациониот комитет на Симпозиумот, на чело со познатиот компаратист Мишел Кадо, успеа да привлече педесет и еден референт од дванаесет земји, меѓу кои и од социјалистичките (Југославија, Унгарија, Романија, ДР Германија).

Програмскиот комитет на Симпозиумот, под раководство на Роберт Луис Џексон (САД), Жак Като (Франција), Рудолф Нојхасер (Австрија) и Вилијам Тод III (САД), проблематиката на Симпозиумот ја распредели главно во пет рамковни теми: „Историскиот контекст на делото на Достоевски во 70-тите години", „Филозофските идеи на Достоевски", „Настанокот, карактерот и функцијата на ликовите од Достоевски", „Структурата и жанрот на делото на Достоевски" и „Јазикот и стилот на Достоевски".

За разлика од претходните собири посветени на Достоевски овојпат радиусот на расправање очигледно беше ограничен на писателовото творештво во неговата последна деценија од животот, главно на разни аспекти на романите „Нечисти сили" и „Момче", а делумно и на „Писателовиот дневник" и на други публицистички дела.

Од содржината на излагањата изнесени во текот на седумдневниот научен симпозиум, според мислењето на повеќето учесници во дискусијата на крајот, произлезе дека во современата **достоевистика** вистинските дострели чини да се бараат во истражувањето на необработените области, во студиите што откриваат нови видувања на Достоевски и на неговото делување на полето на литературата и филозофијата на дваесеттиот век.

Според уверувањето од мнозинството достоевисти, најмногу внимание привлекоа излагањата посветени на анализата на структурата на одделни дела од Достоевски, текстовите со компаративна насоченост и прилозите во кои се разгледуваат „заборавените места" од животот и творештвото на Фјодор Михајлович Достоевски.

Од поднесените 51 реферат и соопштенија чини посебно да се издвојат студиите од Ралф Матло (САД) за сложената фигура на нараторот во „Нечистите сили“, Малколм Џонс (Велика Британија) за дијалогот со „туѓиот глас“ во подоцнежните романи на Достоевски, Лена Силард (Унгарија) за специфичностите на мотивската структура на „Нечистите сили“ (врз испитување на елементите на „романо-мит“ во ова дело, во контекстот на неговото претходување на „симболистичкиот“ роман) Арпад Ковач (Унгарија) за поетската мотивација во „Нечистите сили“, Роберт Белман (САД за „влијанието“ на Шекспир врз „Нечистите сили“, Роџер Кокс (САД) за врската на принципот Хол од „Хенрик IV“ и Ставрогин, Нина Кучишвили (Италија) за сродностите на Достоевски со Николај Фјодоров, Херта Шмит (СР Германија) за блискоста на композицијата од „Нечистите сили“ и драмите од Чехов, Хорст Јирген Герик (СР Германија) за тематските и формалните сличности и разлики на „Момчето“ и Селинџеровиот роман „Ловец в жито“, Геир Хетс (Норвешка) за маргиналните записи од Достоевски на „Новиот завет“ од неговата лична библиотека“, Роберт Луис Џексон (САД) за „Анегдотите од детскиот живот“ и Ирена Захраб (Нов Зеланд) за влијанието на тематиката на „Граѓанинот на подоцнежните дела на Достоевски.

На Симпозиумот во Серизи ла Сал привлекоа внимание и излагањата од југословенските научници: Милосав Бабовиќ („Мотивот на самоубиството и сфаќањето на апсурдот во „Нечистите сили“), Милан Ѓурчинов („Романот „Нечисти сили“) помеѓу првичните замисли и конечната реализација“), Миливое Јовановиќ („Техниката на романот на тајните во „Нечистите сили“) и Радован Матијашевиќ („Достоевски и Паскал“).

Македонскиот претставник на овој еминентен собир на врвните светски *достоевисти*, професорот д-р Милан Ѓурчинов, инаку автор на книгата „Достоевски. Три огледи“ („Култура“, Скопје, 1981) и редактор на „Одбраните дела“ од Ф. М. Достоевски во 20 томови („Мисла“, Скопје I изд. — 1971 и II изд. — 1981) во меѓувреме учествуваше и на Меѓународниот симпозиум посветен на Достоевски во Венеција во 1971 година, во организација на угледната италијанска фондација „Чини“ и Сојузот на советските писатели, а под раководство на Виктор Шкловски и на Меѓународниот симпозиум за Достоевски во Белград во 1981 година, на кој настапи со забележливото излагање „Достоевски и новата македонска литература“, како и на повеќе славистички собири и конгреси во земјата и во странство.

*Александар К. НЕЈМАН*

УДК 882—821.09 (063) (049.3)

## НАУЧНА КОНФЕРЕНЦИЈА ЗА Б. Л. ПАСТЕРНАК ВО КРАКОВ

Во организација на Институтот за руска филологија на Јагиелонскиот Универзитет во Краков, Полска во времето од 25 до 27 ноември 1983 година беше одржана научна конференција посветена на творештвото на истакнатиот руски, советски и светски книжевен творец Борис Пастернак. Во текот на дводневниот научен собир беа поднесени дваесет реферати на познатите пастернаковеди од неколкуте европски земји и земјата —домаќин. Во работата на конференцијата, како претставник на нашата земја, учествуваше и професорот на Филолошкиот факултет во Скопје д-р Милан Ѓурчинов, кој поднесе реферат на тема: „Своевидноста на пастернаковскиот реализам во романот „Доктор Живаго".

## XXII СОБИР НА СЛАВИСТИТЕ ОД СР СРБИЈА

Во Белград од 26 до 28 јануари 1984 г. се одржа XXII собир на славистите од СР Србија. На собирот присуствуваа и слависти од другите републики во Југославија. Собирот започна со свечена седница по повод 35-та годишнина од основањето на Славистичкото друштво на СР Србија на која доајенот на Друштвото проф. д-р Ѓорѓе Живановиќ зборуваше за историјатот на Друштвото и на Отсекот за славистика при Белградскиот универзитет.

Во работниот дел на собирот беа прочитани над 30 реферати од областа на јазикот и литературата. Покрај учесниците од СР Србија со реферати настапија и гости од Љубљана, Сараево и Скопје. Од Скопје со свои реферати учествуваа членовите на Катедрата за источнословенски и западнословенски јазици и книжевности проф. д-р Б. Марков: „Облик императива у руском језику и његово изражавање и другим словенским језицима", доц. д-р Д. Бошков: „Традиција у контексту најновије руске прозе"; м-р М. Каранфиловски, м-р Д. Роус и м-р

М. Пашоска со заедничкиот реферат: „Компаративна анализа на предлогот *на* во неговото пространствено значење во македонскиот, рускиот и чешкиот јазик".

Во рамките на Собирот се одржа и традиционалната приредба „Славистичко посело" на која беа читани лични творби и творби од руски и полски автори.

УДК 929 : 882—31

## МИХАИЛ АЛЕКСАНДРОВИЧ ШОЛОХОВ (1905—1984)

На ден 24 февруари 1984 год. премина советскиот нобеловец Михаил Александрович Шолохов. Светска слава на корифеј на советски писател и нобелова награда му донесе роман-епопеја „Тихиот Дон".

Идејата на историската закономерност ја определува сложената сижетска композиција на ова ремекдело од периодот на раната советска литература, во чија структура се соочени два света: оној што пропаѓа, фрлен во урнатините на Првата светска војна од една страна и советската револуција со новиот што доаѓа како црвена зора во големата огресончева земја — од друга.

Масовните слики од основните социјални слоеви се наситени со филозофски мудрости и ја определуваат своевидноста на оваа величествена епопеја на страниците на шедеврот „Тихиот Дон". Наспроти масовните сцени на безброј епизодни ликови, меѓу кои има низа историски, воени, политички и други личности, на површината истапуваат најглавните персонажи: Григориј Мелехов, Аксиња, Наталија, Пантелеј Прокофјевич и др. ставени на прв план карактери со сета своја сложеност во оние историски настани полни со противоречија и богати со содржина. Тоа, се разбира дека го бараше неопходноста, самата замисла да ја изведе на крај оваа сложена книга што во својата основа останува во традиционалните рамки на епско раскажување за судбината на луѓето во големите историски настани, каков што беше случајот со Тројанската војна опишана во „Илијада" и „Одисеј" на Хомер, Наполеоновите војни во „Војна и мир" на Толстој; или на страниците на „Пан Тадеуш" од Адам Мицкјевич.

Во споменатите настани на советската епопеја, на тие бурни историски моменти, талентираното некогашно селанче, а покасно московско амалче, успеа да ги пронајде, и да ги открие закономерностите на општествениот развој, во вид на сиже и композиција, во вид на клучни разврзоци меѓу живата раздвиженост на најосновните слоеви на старото козачко општество

во борбата за нови односи во семејството, битот како целина и посебно љубовта меѓу живите суштества, во тоа општество, — то ест јунаците на страниците на грандиозното дело „Тихиот Дон". Тие на извонредно мајсторски и талентиран начин се испреплетени со секојдневните проблеми дома и на полето, кај убавецот тихиот Дон со прототипни панорами на убавината на таа земја, по пат на пренесување на акцијата на романот од дворот на Мелехови насекаде, онаму каде што проникнуваат јунаците: крај реката Дон, на фронтот (на првата линија и во позадината) со Германците, во Москва, во Ленинград и обратно — назад во Татарскиот Хутор.

Главните протагонисти што потекнуваат од дното на провинцијата имаат за цел, меѓу другото, да го истакнат и карактерот на врските на личностите со историската судбина на еден народ, целата драматична историја со разните конфликти, обопштени од Шолохов како кај најретките уметници на убавиот збор во литературата.

Љубовните чувства на Григориј Мелехов кон Аксиња, од една страна, студенилото (ладнокрвноста) спрема Наталија од друга, потоа татковската приврзаност кон децата е опишана со такво литературно мајсторство што го издига авторот на највисокиот пиедестал на епските раскажувачи. Шолохов со романот „Тихиот Дон" се прерасна самиот себе, искачувајќи се на врвот на неговиот уметнички збор, и по тој пат ја збогати и светската книжевност со многу нови квалитети.

Токму тој е поводот да биде преведуван на многу јазици од сите континенти на земјата.

Шолохов во Македонија започна да биде преведуван веднаш по ослободувањето. Од тоа што е сторено до сега во нашата земја на посебно место и внимание заслужува да биде подвлечено седумтомното издание во кое се вклучени неговите шедеври: „Тихиот Дон", „Разорана ледина", потоа „Донските раскази", „Тие се бореа за татковината" и „Судбината на човекот".

*Ташко БЕЛЧЕВ*

## IN MEMORIAM: РАДОСАВ БОШКОВИЌ

На 5 јули 1983 г. славистичката наука во Југославија и надвор од неа во личноста на проф. Радосав Бошковиќ изгуби редок научник и човек. На Универзитетот во Белград проф. Бошковиќ повеќе од 40 години предаваше споредбена граматика на словенските јазици, а некое време и старословенски јазик, и заземаше врвно место во славистичката наука.

Роден е на 10. I 1908 г. во Орја Лука кај Даниловград. Основна школа завршил во родното си место, а гимназија во Даниловград и Подгорица. Во 1926 година на Белградскиот универзитет почнал да студира српскохрватски јазик, споредбена граматика на индоевропските јазици со посебен осврт на словенските јазици. Оттогаш за него постоеше само една животна цел и смисла — науката. По одлично завршените студии во Белград по една година престојувал во Краков на Јагелоњскиот универзитет и во Прага на Карловиот универзитет, студирајќи ги западнословенските јазици и дополнувајќи ја својата наобразба.

Вниманието на научната јавност проф. Бошковиќ го привлекол во 1933 г. со својата докторска дисертација *Развитак суфикса у јужнословенској заједници*, којашто по искажувањето на рецензентите претставува значаен датум во славистичката наука. Во својот приказ Х. Бариќ ја окарактеризирал на следниов начин: Бошковиќ је овом расправом са великим успехом ушао у једну од најтежих и најмање обрађених грана упоредне граматике словенских језика и упоредне граматике уопште, то јест у науку о суфиксима. Во неговата дисертација многу прашања од споредбената граматика се поместени од точка.

*Развитак суфикса у јужнословенској заједници* и неговите *Основи упоредне граматике*, заедно со уште некои трудови, претставуваат темел на славистичките компаративни проучувања не само на Белградскиот туку и во другите наши универзитетски центри.

Двете споменати работи претставуваат капитални трудови од оваа област и наскоро треба да се појават во превод на руски јазик, кое само по себе зборува за интересот во однос на овој извонреден научник надвор од нашата земја.

Друга област на јазикот во која проф. Бошковиќ оставил исто така видливи траги е ономастиката. Тука се осветени низа словенски топоними и антропоними како и извесни зборообразувачки модели. Во случајов посебно одбележување бараат трудовите: *Из ономастичке деривације и поводом ње* /(Onomastica jugoslavica VI, Zagreb 1976) и *Категорија старих српскохрватских личних хипокористика Андрета* (Андрете) *у интерпретацији Даничића и других* (Зборник о Ђури Даничићу, Београд — Загреб 1981).

Освен со богатство на идеи и решенија, Бошковиќ е познат во славистичката наука по својата концизност на текстот, логиката на аргументацијата и математичката точност во изразувањето, како и по длабочината на нуркањето во темнината на непознатото во сложени прашања од развитокот на словенските, балтските и други јазици. Но Бошковиќ е познат не само по својот опус туку и по својата оригиналност. Тој е од

оние што никогаш не инсистираат на својата непогрешивост и воопшто се изделува со својата толерантност кон подруги гледања на даден проблем.

Длабочината на мислата кај Бошковиќ провејува и во неговите пригодни — јубиларни и некролошки статии, како што се оние за Ѓуро Даничиќ, Александар Белиќ, Олджих Хуер, Никола ван Вејк и др. Истакнувајќи ги научните одлики кај овие научници, тој потсвесно ги одбележува и своите одлики на научник, сп. „Даничиќ је пре свега — ерудиција, школа, знање — он је сав од лингвистичке анализе, сав од науке“. И проф. Бошковиќ е исто така слот — и ерудиција, и школа, и знаење.

Покрај многуте одлики на проф. Бошковиќ како научник и човек, треба посебно да се одбележи следнава. Тој е од оние научници коишто со својата пристапност и отвореност, како и со своите добронамерни совети во голема мера им помогнал на мнозина денешни познати научници. Тука отворено ја изразува својата благодарност и авторот на овие редови.

Иако проф. Бошковиќ не стана член на ниедна академија, тој беше не помалку респектиран од голем број научници што го познаваа лично или неговите трудови. Ова најдобро го илустрира искажувањето на академикот проф. д-р Радомир Лукиќ:

„. . . кад би Радосав Бошковић ушао у просторију, сви смо се осећали некако малим. И академици!“

Нека му е вечна слава!

*Борис МАРКОВ*